ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ – СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
ИСТОРИСКО-ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ
SECTION HISTORICO-PHILOLOGIQUE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 1 ТОМЕ

СКОПЈЕ — SKOPJE

1 9 4 8

ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ – СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
ИСТОРИСКО-ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ
SECTION HISTORICO-PHILOLOGIQUE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 1 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE

1948

# ДЕФИНИЦИЈАТА НА ТРАГЕДИЈАТА КАЈ АРИСТОТЕЛА И КАТАРСАТА[1])

од

МИХАИЛ Д. ПЕТРУШЕВСКИ

Еден од најтешките проблеми во класичната филологија а преку неа и во етиката, естетиката и психологијата е проблемот на таканаречената трагична Катарса кај Аристотела.

Делата на првиот вистински научник или, како го вика бесмртниот Данте, il maestro di collor che sanno — учителот на учените, не се запазени во оној број и онаа форма како беа излегле од неговите раце. Познато е дека Аристотеловите списи кои беа предназначени за поширока публика, таканаречените *егзотерични* списи, се изгубени. Запазен е само еден дел од *езотеричните* списи т.е. оние кои беа за школска употреба, предназначени за слушање, поради кое што се викаат и *акроаматски.* Беа, значи, еден вид предавања или скрипти. Овие не беа предназначени за „надворешна" употреба, за издавање, и затоа се недотерани, суви и се ограничуваат само на чистата материја. Често пати во нив има прекиди, празнини или пак повторувања, тавтологии и поради тоа тешко се читаат. Еден од езотеричните списи е и Поетиката.

Поетиката е првата писана теорија на литературата и напишана е со длабоко, за она време, познавање на самата материја. За жалење е дека не е запазена цела, а може би никогаш и не била написана цела, не била доврщена. Дека Поетиката не е цела, тоа го разбираме, ако обрнеме малу

---

[1]) Со проблемот на Катарсата се запознав уште како студент прво слушајќи ги предавањата на Д-р Милан Будимир, мојот професор на Белградскиот Универзитет, а нешто подоцна и преку докторската дисертација на Антон Смердел којашто тој ја бранеше пред испитниот одбор на Белградскиот Филозофски факултет. Оттогај никако не престанав да мислам на овој проблем. Резултатот беше тој да на 19 декември 1942 година дојдов до она решение кое одвај дури сега излегува на видело. Но со сè што решението доденес не е нигде објавено, со него беше запознат известен број мои другари и колеги, а меѓу другите и мојот погоре спомнат професор, така да за еден дел од нашата јавност решението мое не е непознато.

повеќе внимание во текстот на Поетиката, од самиот Аристотел кој во почетокот на ова свое дело вели:

Περὶ ποιητικῆς αὐτῆς τε καὶ τῶν εἰδῶν αὐτῆς, ἥν τινα δύναμιν ἕκαστον ἔχει, καὶ πῶς δεῖ συνίστασθαι τοὺς μύθους, εἰ μέλλει καλῶς ἕξειν ἡ ποίησις, ἔτι δὲ ἐκ πόσων καὶ ποίων ἐστὶ μορίων, ὁμοίως δὲ καὶ περὶ τῶν ἄλλων ὅσα τῆς αὐτῆς ἐστι μεθόδου, λέγωμεν ἀρξάμενοι κατὰ φύσιν πρῶτον ἀπὸ τῶν πρώτων. Ἐποποιία δὴ καὶ ἡ τῆς τραγῳδίας ποίησις, ἔτι δὲ κωμῳδία καὶ ἡ διθυραμβοποιητικὴ καὶ τῆς αὐλητικῆς ἡ πλείστη καὶ κιθαριστικῆς, πᾶσαι τυγχάνουσιν οὖσαι μιμήσεις τὸ σύνολον...[2])

(Цитатите од *Поетиката* ги даваме по изданието на Пруската академија во Берлин, 1831 г.).

Во шестата глава, во почетокот, Аристотел вели вака:

Περὶ μὲν οὖν τῆς ἐν ἑξαμέτροις μιμητικῆς καὶ περὶ κωμῳδίας ὕστερον ἐροῦμεν, περὶ δὲ τραγῳδίας λέγωμεν...[3])

А во крајот на Поетиката се вели:

...Περὶ μὲν οὖν τραγῳδίας καὶ ἐποποιίας, καὶ αὐτῶν καὶ τῶν εἰδῶν καὶ τῶν μερῶν αὐτῶν, καὶ πόσα καὶ τί διαφέρει, καὶ τοῦ εὖ ἢ μὴ τίνες αἰτίαι καὶ περὶ ἐπιτιμήσεων καὶ λύσεων, εἰρήσθω τοσαῦτα.[4])

Од крајот на Поетиката, оваа Поетика која ја имаме денес, се гледа дека Аристотел во ова свое дело расправал само за трагедијата и епот, значи не расправал за целата поетика, за сите нејзини родови, или потокму, делото за Поетиката какво го имаме ние денес од целата Поетика го има само оној дел во кој се збори за трагедијата и епот. — Навистина, во уводот, кој што ги зафати петте први глави на Поетиката Аристотел каза по неколку зборови за главните видови на поезијата, но подробно систематски расправа само за трагедијата и епот и со тоа е делото завршено.

Да преминеме на самиот проблем. Во петтата глава на Поетиката Аристотел го доврши уводот и во шестата глава го започнува главниот дел на Поетиката (се разбира онаа

[2]) Преводот на македонски гласи: „За поетиката општо и за видовите нејзини, какво значење има секој и како треба да се составаат фабулите, ако сакаме да биде убава поезијата, пак и од колку и кои делови, исто така и за сè друго што се однесува до истата материја, да кажеме започнувајќи, како што е природно, прво од првите. Епот и трагичната поезија, по тоа комедијата и дитирамбската поезија, а и оние кои се придружуваат главно со кавал, сите тие се, општо земено, подражавања..."

[3]) Преводот гласи: „За подражателната поезија во хексаметри и за комедијата ќе збориме подоцна, а за трагедијата да речеме..."

[4]) И во македонски превод: „Значи, за трагедијата и епот општо и за нивните видови и делови, колку има и во што се разликуваат, и кои се причините да нешто успее или не, како и за приговорите и за начините на решавање (расплет), нека биде оволку доста".

Поетика која ни е во рацете денес, таква каква што ни ја дочува забот на времето) или, да речеме потокму, на Трагедијата. Тука уште во почетокот, на прво место, ни ја дава онаа своја позната и толку многу третирана дефиниција на трагедијата. Вака започнува шестата глава на Поетиката

Περὶ μὲν οὖν τῆς ἐν ἑξαμέτροις μιμητικῆς καὶ περὶ κωμῳδίας ὕστερον ἐροῦμεν, περὶ δὲ τραγῳδίας λέγωμεν, ἀπολαβόντες αὐτῆς ἐκ τῶν εἰρημένων τὸν γινόμενον ὅρον τῆς οὐσίας. Ἔστιν οὖν τραγῳδία μίμησις πράξεως σπουδαίας καὶ τελείας, μέγεθος ἐχούσης, ἡδυσμένῳ λόγῳ, χωρὶς ἑκάστου τῶν εἰδῶν ἐν τοῖς μορίοις, δρώντων καὶ οὐ δι' ἀπαγγελίας, δι' ἐλέου καὶ φόβου περαίνουσα τὴν τῶν τοιούτων παθημάτων κάθαρσιν.[5])

Последните зборови на дефиницијата во повеќето ракописи не гласеа παθημάτων κάθαρσιν но μαθημάτων κάθαρσιν.

Аристотел ја дава оваа дефиниција за луѓе кои се версирани во самата материја. Но како тој пише, односно, говори за свои ученици, тој смета за нужно да даде за нив и објасненија за некои необични изрази и технички термини и веднаш објаснува два технички термина од дефиницијата вака:

Λέγω δὲ ἡδυσμένον μὲν λόγον τὸν ἔχοντα ῥυθμὸν καὶ ἁρμονίαν καὶ μέλος, τὸ δὲ χωρὶς τοῖς εἴδεσι τὸ διὰ μέτρων ἔνια μόνον περαίνεσθαι καὶ πάλιν ἕτερα διὰ μέλους.[6])

Потоа прејдува на еден поопширен коментар на самата материја која е опфаната во дефиницијата и дава полна интерпретација на разни елементи, термини и поjмови од трагедијата во цели девет глави, од VI до XIV, што претставува една третина од целото. Но за последните зборови од дефиницијата, за παθημάτων κάθαρσιν (одн. μαθημάτων κάθαρσιν) во коментарот нема објаснение и во целото негово дело, во Аристотеловата Поетика како ја имаме денес, нема ни еден збор повеќе за *катарсата.*

Треба да подвлечеме пак дека лекцијата παθημάτων κάθαρσιν ја имаат само еден-два ракописа, а во повеќето ракописи стои μαθημάτων κάθαρσιν „чистење на сознанијата". Со ова сакаме да потцртаме дека на ова место текстот не беше сосема сигурен и чист. Меѓу παθημάτων и μαθημάτων најголемиот број филолози и други научници се одлучија за

[5]) „Значи, за подражателната поезија во хексаметри и за комедијата ќе зборимe подоцна, а за трагедијата да кажеме сега извлекувајќи ја од реченото определбата на нејзината битност. Трагедијата е, значи, подражавање на сериозно и завршено дејствие од определена големина, кое во засладен говор одделно за секој од видовите во неговите делови, преку дејствуваштп (лица) а не во раскажување, со жал и страв извршува очистување од такви афекти".

[6]) На македонски: „*Засладен говор* го викам оној што има ритам, хармонија и мелодија, а со *одделно за видовите* сакам да кажам дека некои делови се изведуваат само со ритам (во стопи или метар), а други пак со мелодија".

παθημάτων како појасно, стоејќи на становиште дека вака би требало да гласи ова место во оригиналниот Аристотелов текст, но со тоа проблемот не беше решен. Тој поправо оттука и започна.

Како да се објасни „преку жал и страв очиступање од такви (слични) афекти"? Како може човек преку жал и страв да се ослободи од жал и страв, односно од слични афекти? Со ова проблемот излезе наполно од рамките на класичната филологија и премина во областа на естетиката и психологијата. Литературата за трагичната катарса која и дотогај беше многобројна почна уште повеќе да се множи и да расте; се редеа познати имиња на класични филолози и други научници и литерати како Вајл, Ленерт, Ткач, Оте, Ростањи, Бајвотер, Бернајс, Гудеман, Лесинг, Гете и други. Скоро секој од нив имаше и по едно решение и токму кога ќе помислеше човек дека проблемот е решен, ќе се појавеше друг научник со некое ново решение кое ќе го собореше дотогашното. Литературата за ова прашање може човек да ја најде кај K. Ziegler во Pauly-Wissowa Realencyclopädie der classischen Altertumswissenschaft под зборот Tragödie, а во главата каде што се збори за Аристотеловата дефиниција на трагедијата; кај A. Gudeman, Aristoteles' Περὶ ποιητικῆς mit Einleitung, Text und Adnotatio critica, exegetischem Kommentar, kritischem Anhang und Indices nominum, rerum, locorum. Berlin, 1934 и нарочито кај А. Смердел, Аристотелова Катарса, Скопље, 1937. Последното дело е докторска дисертација и поголемиот дел на литературата се наоѓа во забелешките на крајот на книгата. Еден дел од литературата на руски јазик може да се најде во делото на Кръстьо Геновъ и Петъръ Радевъ „Поетиката на Аристотеля", София — Хемусъ— 1943.

Од сите решенија кои беа дадени за овој проблем најмногу привржениции имаше решението кое го даде Ј. Бернајс и најмногу варијанти се блиски до ова решение. Бернајс дава еден вид медицинско објаснение на Катарсата и за него Κάθαρσις значи исто што и Κούφισις (олеснување). Последниот пасус од Аристотеловата дефиниција на трагедијата во преводот на Бернајс гласи вака: „Die Tragödie bewirkt durch Erregung von Mitleid und Furcht die erleichternde Entladung solcher mitleidigen und furchtsamen Gemütsaffektionen". Тој мисли дека трагедијата го доведува до крајна напрегнатост нашиот жал и страв и по тоа, природно, настапувала *Катарсата* т. е. олеснување и умирување на душата. Но ни неговото решение, макар да најде најмногу привржениции, не најде општо одобрување и не ги задоволи сите, нарочито не го одобрија класичните филолози од нашиот век.

Од последните испитатели како попознат Гудеман, во своето сјајно издание на Поетиката каде што е грчкиот

текст објавен заедно со германскиот превод и опширен коментар, дојдува до негативен резултат *дека проблемот на Аристотеловата Катарса не може да се реши.* Еве ги неговите зборови: „... Eine solche (т. е. eine allgemein befriedigende Lösung des gesamten Fragenkomplexes) ist aus den angegebenen Gründen ein ἀδύνατον und wird wohl ein solches auch fernerhin bleiben". До слично решение дојде и А. Смердел во својата дисертација, *дека со денешните средства проблемот на трагичната катарса е нерешлив.* Еве ги последните зборови од дисертацијата на А. Смердел: „Како је А. објаснио овај комплекс питања око објашњења Катарсе ми не знамо, а сигурно нећемо никада ни знати, јер у сам проблем не смемо уносити наша модерна схватања, те према томе, на основи критике самог А. текста и анализе појединих речи у дефиницији трагедије, остаје нам да кажемо да је решење и објашњење речи Катарсе и њеног значења ἀδύνατον καὶ παρὰ ταῦτα οὐδέν."

За да ја објаснат Катарсата во дефиницијата на трагедијата, мнозина се послужија со познатото место од Аристотеловата *Политика,* книга VIII, глава 7 (1341b 32 — 1342a 16), каде се збори во врска со разните видови музика и со нивното воспитно, катартично и забавно значење, за катарсата која што ја произведува оргијастичката музика кај луѓе што се подложни на екстаза, жал и страв и воопшто на афекти. Но тука баш Аристотел вели дека за Катарсата овде збори просто, а појасно ќе говори пак во своите предавања за Поетиката – τί δὲ λέγομεν τὴν κάθαρσιν, νῦν μὲν ἁπλῶς, πάλιν δ' ἐν τοῖς περὶ ποιητικῆς ἐροῦμεν σαφέστερον.

Треба да подвлечеме дека ова што се вели на ова место од „Политиката" *не може да се однесува никако на дефиницијата на трагедијата,* прво затоа што во дефиницијата тоа не е јасно, а напротив многу понејасно од спомнатото место во „Политиката"; второ *затоа што во „Политиката" се збори за Катарсата што ја произведува музиката, а не трагедијата,* што треба нарочито да се потцрта. Исто така треба уште еднаш да подвлечеме дека *друго место каде би се зборело за трагичната Катарса кај Аристотела, осем дефиницијата, нема,* што значи дека проблемот на Аристотеловата трагична Катарса се роди оттука – од дефиницијата.

Сметаме дека проблемот на трагичната Катарса остана нерешен најмногу поради тоа што не е направено ништо за неговото упростување, и то заради тоа што интерпретаторите се губеа во детаљи не држејќи се за текстот на Аристотеловата Поетика и објаснувајќи и дополнувајќи го Аристотела со Платона или пак со покасни филозофи и писатели кои можеби имаа по ова прашање сосема друго мнение.

Нашето мнение е дека проблемот на Аристотеловата трагична Катарса може да се реши, а проблемот полесно ќе се реши ако се држиме за самиот Аристотел, за текстот на неговата Поетика.

Да преминеме сега кон решавањето на проблемот на Аристотеловата таканаречена трагична Катарса. Ќе настојаваме да се до минимум ограничиме во цитирање литература, поради најосновниот разлог, дека сета литература околу нашиот проблем нема ништо заедничко со проблемот, како го замисливме и поставивме ние. Текстот на Аристотела ќе ни биде единствената литература и единствениот патоводител.

Да повториме нешто што рековме понапред за Поетиката: дека Аристотел тука расправа само за трагедијата и епот и дека со тоа е завршен овој дел на Поетиката кој ни е денес во рацете. Сè што имаше да каже Аристотел за трагедијата, го имаше речено тука, но нигде не можеме да најдеме ни еден збор за Катарсата, со сето тоа што тој добро и доста опширно ја објасни дефиницијата на трагедијата.

Некои интерпретатори исказаа мнение дека Аристотел можеби дал објаснение за Катарсата, но тоа било изгубено. Така мислеше и Бернајс, дека по кривица на некој препишувач било испуштено во коментарот она место каде беше објаснението за Катарсата — „Gerade für Katharsis waren diese Ausführungen, wie das vorheissende Zitat in der Politik lehrt, so reichlich gegeben, als die Wichtigkeit der Sache und die Fremdartigkeit des Terminus sie erforderten und eben für Katharsis hat sie, schwerlich aus einem andern Grunde, als weil sie so umfänglich und von rein philosophischen Erörterungen erfüllt waren, der um reine Philosophie wenig bekümmerte Excerptor, aus dessen Händen wir die jetzige Poetik mit Dank und mit Betrübnis empfangen, unbarmherzig wegschnitten". Но ние, а и други пред нас, не можеме да најдеме во Поетиката такво место каде би можел Аристотел да збори за Катарсата и да на тоа место има некаква малу подолга празнина во текстот. Други интерпретатори цитираа како разлог дека Аристотел тоа не го објаснил поради тоа што Катарсата била на неговите ученици и современици јасна. Нешто што е уште помалку веројатно, нарочито ако се има пред вид дека Аристотел сосема подробно и опширно објаснува работи кои беа, а и денес се, сосема јасни.

Ние веруваме дека Аристотел во Трагедијата не ја објасни Катарсата и во врска со ова уверение сметаме дека *е оправдано да се посумња во автентичноста на трагичната Катарса.*

Што е она што нè наведе да посумњаме во автентичноста на зборовите παθημάτων κάθαρσιν? Прво, фактот што го подвлековме понапред, дека поголемиот број ракописи

имаше на она место во текстот μαθημάτων, а не παθημάτων; второ, фактот што мнозина не можеа да се решат за читањето παθημάτων и го прифаќаа или читањето μαθημάτων или бараа друг некој збор кој би можел повеќе да одговара во текстот, како μυθευμάτων или μιασμάτων и други[1]). Сето ова збореше за тоа дека ова место во текстот не беше сосема сигурно, значи *можеше да биде неавтентично.*

Тргајќи од фактот дека текстот не е сосема сигурен и врзувајќи го со другиот исто така важен факт дека во Поетиката на Аристотела ни на едно место не се објаснети последните зборови од дефиницијата на трагедијата, *ние дојдовме до едно смело заклучение* кое до сега не го имаше направено ни еден од истражувачите на Аристотеловата трагична Катарса: дека зборовите παθημάτων κάθαρσιν (или μαθημάτων κάθαρσιν) во дефиницијата на трагедијата *не се автентични зборови на Аристотела.* Значи во дефиницијата на трагедијата не е несигурен и спорен само зборот παθημάτων (одн. μαθημάτων) но и зборот κάθαρσιν, и не само несигурен и спорен туку и неавтентичен.

Но не е доста да се каже само дека зборовите παθημάτων κάθαρσιν не се автентични, туку треба и да се докаже, а ќе се докаже најарно и најсигурно само тогај ако се пронајдат автентичните зборови на Аристотела. Како ќе ги пронајдеме автентичните зборови на Аристотела? Каде да ги бараме? Јасно е дека треба да ги бараме во коментарот на дефиницијата.

Време е да си го поставиме прашањето: Ако κάθαρσιν παθημάτων не се автентични зборови на Аристотела, тогај како гласеше автентичниот текст? На ова прашање ќе можеме да одговориме, ако поставиме друго едно прашање: Ако во коментарот на Аристотела нема ни еден збор за παθημάτων κάθαρσιν, тогај да ли на она место каде што требаше да се збори за тоа, се наоѓа објаснение на нешто што е за трагедијата важно и битно а што не е спомнато во дефиницијата нејзина, ваква каква ни е денес во рацете? И навистина, ако го читаме внимателно коментарот на Аристотела, ние ќе најдеме во него нешто што е најважно и битно за трагедијата, и на кое што Аристотел посветил најмногу место во коментарот, а што го нема во дефиницијата. *Тоа нешто најважно и битно* за трагедијата *е составот на собитијата* или како се вели кај Аристотела Η ΣΥΣΤΑΣΙΣ ΤΩΝ ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ или пак по редот од дефиницијата ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ.

Ако го отвориме сега текстот на Аристотеловата Поетика и побараме во коментарот места кои зборат за ова, ќе најдеме доста голем број. Во шестата глава на Поетиката,

[1]) Види K. Ziegler во Pauly-Wissowa RE под Tragödie.

значи во онаа иста глава каде што е дефиницијата, неколку реченици зад самата дефиниција на трагедијата, се вели:

Μέγιστον δὲ τούτων ἐστὶν ἡ τῶν ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΣ ἡ γὰρ τραγῳδία μίμησίς ἐστιν οὐκ ἀνθρώπων ἀλλὰ πράξεων καὶ βίου... Ὥστε τὰ ΠΡΑΓΜΑΤΑ καὶ ὁ μῦθος ΤΕΛΟΣ ΤΗΣ ΤΡΑΓΩΙΔΙΑΣ ΤΟ ΔΕ ΤΕΛΟΣ ΜΕΓΙΣΤΟΝ ἁπάντων...[7])

Во седмата глава на Поетиката (1450в 21ин.) го читаме ова:

Διωρισμένων δὲ τούτων, λέγωμεν μετὰ ταῦτα ποίαν τινὰ δεῖ τὴν ΣΥΣΤΑΣΙΝ εἶναι ΤΩΝ ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ, ΕΠΕΙΔΗ ΤΟΥΤΟ ΚΑΙ ΠΡΩΤΟΝ ΚΑΙ ΜΕΓΙΣΤΟΝ ΤΗΣ ΤΡΑΓΩΙΔΙΑΣ ΕΣΤΙΝ.

Или во превод: „Откога ги определивме овие (т. е. видовите), да кажеме сега каков треба да биде *составот на собитијата, дека тоа е прво и најважно во трагедијата*". И во следните глави Аристотел збори за *составот на собитијата*, но најважни се тринаестата и четиринаестата глава на Поетиката, дека тука Аристотел говори во врска со жалта и страот (ἔλεος и φόβος), со претходните два збора од дефиницијата. Во овие две глави имаме непосреден коментар на она место од дефиницијата на трагедијата, каде што се поврзани зборовите πραγμάτων σύστασιν со ἔλεος и φόβος.

Во тринаестата глава Аристотел опширно изложува што треба да содржи една трагедија за да успее и како треба да се изведе композицијата на драмата; објаснува дека составот на трагичното дејствие треба да содржи страшни и жалосни собитија. Еве го текстот на Аристотела (го донесуваме поголемиот дел од текстот на тринаестата глава, и заради поарна илустрација оние места од текстот кои ни се чинат важни за нашето гледиште и објаснение, ги исписавме одреда со големи букви):

Ὧν δὲ δεῖ στοχάζεσθαι καὶ ἃ δεῖ εὐλαβεῖσθαι ΣΥΝΙΣΤΑΝΤΑΣ ΤΟΥΣ ΜΥΘΟΥΣ, καὶ πόθεν ἔσται τὸ τῆς τραγῳδίας ἔργον, ἐφεξῆς ἂν εἴη λεκτέον τοῖς νῦν εἰρημένοις. Ἐπειδὴ οὖν δεῖ τὴν ΣΥΝΘΕΣΙΝ εἶναι τῆς καλλίστης τραγῳδίας μὴ ἁπλῆν ἀλλὰ πεπλεγμένην, καὶ ταύτην ΦΟΒΕΡΩΝ καὶ ΕΛΕΕΙΝΩΝ εἶναι μιμητικήν (τοῦτο γὰρ ἴδιον τῆς τοιαύτης μιμήσεώς ἐστιν), πρῶτον μὲν δῆλον ὅτι οὔτε τοὺς ἐπιεικεῖς ἄνδρας δεῖ μεταβάλλοντας φαίνεσθαι ἐξ εὐτυχίας εἰς δυστυχίαν (οὐ γὰρ φοβερὸν οὐδὲ ἐλεεινὸν τοῦτο, ἀλλὰ μιαρόν ἐστιν) οὔτε τοὺς μοχθηροὺς ἐξ ἀτυχίας εἰς εὐτυχίαν (ἀτραγῳδότατον γὰρ τοῦτ' ἐστὶ πάντων· οὐδὲν γὰρ ἔχει ὧν δεῖ· οὔτε γὰρ φιλάνθρωπον οὔτε ἐλεεινὸν οὔτε φοβερόν ἐστιν), οὐδ' αὖ τὸν σφόδρα

[7]) „Најважно од овие е *составот на собитијата;* дека трагедијата е подражавање не на луѓе а на дејствија и живот... значи, *дејствијата* и фабулата се *сврха на трагедијата, а сврхата е најважна* од сè..."

πονηρὸν ἐξ εὐτυχίας εἰς δυστυχίαν μεταπίπτειν. Τὸ μὲν γὰρ φιλάνθρωπον ἔχοι ἄν ἡ τοιαύτη ΣΥΣΤΑΣΙΣ, ἀλλ' οὔτε ΕΛΕΟΝ οὔτε ΦΟΒΟΝ· ὁ μὲν γὰρ περὶ τὸν ἀνάξιόν ἐστι δυστυχοῦντα, ὁ δὲ περὶ τὸν ὅμοιον, ὥστε οὔτε ἐλεεινὸν οὔτε φοβερὸν ἔσται τὸ συμβαῖνον.... πρὸ τοῦ μὲν γὰρ οἱ ποιηταὶ τοὺς τυχόντας μύθους ἀπηρίθμουν, νῦν δὲ περὶ ὀλίγας οἰκίας αἱ κάλλισται τραγῳδίαι συντίθενται, οἷον περὶ 'Αλκμαίωνα καὶ Οἰδίπουν καὶ 'Ορέστην καὶ Μελέαγρον καὶ Θυέστην καὶ Τήλεφον, καὶ ὅσοις ἄλλοις συμβέβηκεν ἢ παθεῖν δεινὰ ἢ ποιῆσαι. Ἡ μὲν οὖν κατὰ τὴν τέχνην καλλίστη τραγῳδία ἐκ ΤΑΥΤΗΣ ΤΗΣ ΣΥΣΤΑΣΕΩΣ ἐστιν.... Δευτέρα δ' ἡ πρώτη λεγομένη ὑπό τινων ἐστὶ ΣΥΣΤΑΣΙΣ, ἡ διπλῆν τε τὴν ΣΥΣΤΑΣΙΝ ἔχουσα, καθάπερ ἡ 'Οδύσσεια, καὶ τελευτῶσα ἐξ ἐναντίας τοῖς βελτίοσι καὶ χείροσιν. Δοκεῖ δὲ εἶναι πρώτη διὰ τὴν τῶν θεάτρων ἀσθένειαν...[8]).

Во оваа глава терминот σύστασις е заменет на едно место (во почетокот) со синонимот σύνθεσις, како и во шестата глава, каде објаснува што значи фабула, λέγω γὰρ μῦθον τοῦτον, τὴν ΣΥΝΘΕΣΙΝ τῶν πραγμάτων, инаку правиот термин или terminus technicus е σύστασις, и, осем на спомнатите две места овој се јавува редовно кога се зборі за составот на трагедијата, односно на фабулата, односно на собитијата,

За нашата теза е исто така важен и почетокот на четиринаестата глава, каде се вели дословно вака:

Ἔστι μὲν οὖν τὸ φοβερὸν καὶ ἐλεεινὸν ἐκ τῆς ὄψεως γίνεσθαι, ἔστι δὲ καὶ ἐξ αὐτῆς τῆς ΣΥΣΤΑΣΕΩΣ ΤΩΝ ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ, ΟΠΕΡ ΕΣΤΙ ΠΡΟΤΕΡΟΝ ΚΑΙ ΠΟΙΗΤΟΥ ΑΜΕΙΝΟΝΟΣ. Δεῖ γὰρ καὶ ἄνευ τοῦ ὁρᾶν οὕτω ΣΥΝΕΣΤΑΝΑΙ τὸν μῦθον ὥστε τὸν ἀκούοντα ΤΑ ΠΡΑΓΜΑΤΑ

[8]) На македонски: „На што треба да се пази и од ошто треба да се чува кога се составаат фабули и како ќе се постигне ефектот на трагедијата, ќе треба да кажеме веднаш по она што рековме сега. Како составот на најубавата трагедија треба да биде не прост а сложен, и то да подражава страшни и жалосни дела — дека тоа е својствено на такво подражавање, то е, прво, јасно дека не треба да се прикажуваат добри луѓе како преминуваат од среќа во несреќа (оти тоа не е ни страшно ни жалосно, а непријатно), нито пак лоши луѓе од несреќа во среќа (дека тоа е најмалу трагично од сè; зашто нема ништо од она што е нужно; оти не е ни човекољубиво ни жалосно ни страшно), а ни претерано порочен како паѓа од среќа во несреќа. Вистина таквиот состав би имаљ човекољубиво (чувство), но нито жал нито страв, дека првиот се јавува за човек што страда незаслужено, а вториот за сличен ни човек, така да случајот не би бил ни жалосен ни страшен... Додека порано поетите ги земаа случајните фабули, сега најарните трагедии се составаат само за неколку родови, како за Алкмеон, Едип, Орест, Мелеагро, Тиест, Телеф и други на коишто им се случило или да издржат или да извршат страшни дела. Од уметничка страна, значи најарната трагедија има ваков состав ... Другиот состав е оној што го викаат некои прв. Овој има двоен состав како Одисеа која свршува со противности — со подобри и полоши. Овој се зема за прв поради слабоста на гледачите“.

γινόμενα καὶ ΦΡΙΤΤΕΙΝ ΚΑΙ ΕΛΕΕΙΝ ΕΚ ΤΩΝ ΣΥΜΒΑΙΝΟΝΤΩΝ· ἅπερ ἂν πάθοι τις ἀκούων τὸν τοῦ Οἰδίποδος μῦθον.

Или на македонски: „*Стравот и жалта* (страшното и жалосното) *може да настане* од призорот (сценаријата), а може и *од самиот состав на собитијата, што е поубаво и знак на поарен поет.* Дека треба и *без гледање така да се состави фабулата, да оној што слуша* како се вршат *собитијата и да трепери и да жали за она што се случува*". Или понатака во истата глава:

Ἐπεὶ δὲ τὴν ἀπὸ ἐλέου καὶ φόβου διὰ μιμήσεως δεῖ ἡδονὴν παρασκευάζειν τὸν ποιητήν, φανερὸν ὡς τοῦτο ἐν τοῖς πράγμασιν ἐμποιητέον. Ποῖα οὖν δεινὰ ἢ ποῖα οἰκτρὰ φαίνεται τῶν συμπιπτόντων, λάβωμεν. Ἀνάγκη δὲ ἢ φίλων εἶναι πρὸς ἀλλήλους τὰς τοιαύτας πράξεις ἢ ἐχθρῶν ἢ μηδετέρων...

И преведено на македонски: „Како пак поетот треба да приредува задоволство *со страв и жал преку подражавање, јасно е дека тоа треба да го тури во собитијата.* Кои се, значи, страшни а кои жалосни собитија, треба да определиме. *Таквите дела* припаѓаат нужно или на лица кои се меѓусобно пријатели или непријатели или ни едно ни друго:.." Оваа, последната реченица поради зборовите τοιαύτας πράξεις „таквите дела", кои ги подвлековме, ни се чинеше дека е потребно да ја цитираме, оти во дефиницијата на трагедијата мнозина се колебаа дали зборот τοιούτων може да се однесува на παθημάτων во врска со ἔλεος и φόβος или зборот не си е на место. Овде им одговараме ние вака. Зборот τοιούτων се однесува на следниот збор кој што не е παθημάτων а πραγμάτων и во врска е со зборовите ἔλεος и φόβος, поправо тој ги заменува и двата збора од дефиницијата односно нивните адјективи — φοβερῶν и ἐλεεινῶν, токму онака како во цитираната реченица, каде што зборот τοιαύτας (πράξεις) се однесува на малу погоре спомнатите зборови δεινά и οἰκτρά.

На крајот од четиринаестата глава, откако го објасни *составот на собитијата* — ἡ σύστασις τῶν πραγμάτων — низ цели девет глави, од шестата до четиринаестата, Аристотел вака завршува: Περὶ μὲν οὖν τῆς τῶν πραγμάτων συστάσεως, καὶ ποίους τινὰς εἶναι δεῖ τοὺς μύθους, εἴρηται ἱκανῶς. Или во македонски превод: „Значи, за *составот на собитијата* и какви треба да се фабулите, доста е казано".

Да сумираме сега од сето она што го рековме досега и да видиме кој е крајниот резултат.

Како во Аристотеловиот коментар на дефиницијата на трагедијата нема ни еден збор за παθημάτων κάθαρσιν, а на местото каде требаше да се збори за тоа, се говори и се

објаснува техничкиот термин σύστασις πραγμάτων, *составот на событијата*, кој е најважен и битен елемент на секоја трагедија, и нему му посветува во коментарот, како можеше и да се очекува, најмногу простор – цели девет глави, ние мораме да го изведеме единственото правилно и логично заклучение дека зборовите κάθαρσις παθημάτων (или μαθημάτων) во дефиницијата на трагедијата не се автентични зборови на Аристотела. Тие се или случајна невешта конјектура на некој „учен" препишувач – схолиаст, дека автентичните зборови на Аристотела σύστασις πραγμάτων биле нечитко написани и можел да се прочита само крајот – наставката, или текстот на Аристотела бил погрешно записан од некој Аристотелов ученик, или пак е намерна мистификација на некој покасен филозоф-интерполатор.

Акоземеме како поверојатно дека зборовите πραγμάτων σύστασιν биле нечитливи и дека препишувачот можел да ги одбере само крајните букви на зборовите, тогај треба да обрнеме внимание и на тоа, дека зборовите παθημάτων κάθαρσιν покрај еднакви наставки имаат и еднаков број букви со зборовите πραγμάτων σύστασιν што значи дека завземаат и еднаков простор, кога ќе се напишат, та дополнението - конјектурата – и од оваа страна можеше да се олесне. И така и од чисто формална страна замената на термините е јасна и разбирлива, во случај да ја одбиеме возможноста на намерна мистификација. Но и во едниот и во другиот случај останува фактот дека текстот на Аристотела не е автентичен и дека е променет од јасно πραγμάτων σύστασιν во нејасно παθημάτων κάθαρσιν.

Значи *во дефиницијата на трагедијата од Аристотела немало ни траг од некаква Катарса.* Но тоа не е ни малу чудно, туку сосема природно. Аристотел во ова свое дело за Поетиката не збори за целта и ефектите на трагедијата од етичка или психолошка гледна точка, нито пак може да се каже дека полемизира со својот учител Платон до тој степен да поставува за трагедијата, која Платон сосема ја исклучи од својата идеална држава, и некаква практична цел како што би требало да биде очиствувањето на душите од афекти, или пак пречистување на самите чувства. Аристотел во Поетиката говори како професор по теорија на литературата, како естета. Тој објаснува што е поетика и какви поезии има, дава характеристики на поедините видови на поезијата и збори исцрпно за трагедијата и донекаде за епската поезија. Во прочуената своја дефиниција на трагедијата тој накратко објасни што е трагедија, а во коментарот поопширно разлага што треба сѐ да содржи и како да се состави една трагедија за да успее. Аристотел како специјалист теоретик по литературата дава поправо совети на младите писатели на трагедии, и Поетиката треба да им

послужи како еден вид учебник, дека во неговото време трагедијата веќе беше во опаѓање и бројот на добрите и правите трагедии беше сѐ помал. Декадентната трагедија во неговото време имаше почнато сигурно многу обилно да се служи со искуствени средства преку сценеријата за да го постигне трагичниот ефект, што се гледа многу јасно од самиот коментар на Аристотела, и Аристотел сметаше за неопходно да го истакне во коментарот на неколку места што е најважно во трагедијата, она битното преку кое треба да се постигне трагичното. Тоа е *составот на собитијата.* Зар може да се замисли дека најбитната црта, најбитниот елемент на трагедијата, кој му е на Аристотела толку добро познат, дека педантниот професор и научник би го заборавил и изоставил во дефиницијата?

Да ја видиме сега дефиницијата на трагедијата како ќе изгледа со извршената исправка односно конјектура на текстот:

> Ἔστιν οὖν τραγῳδία μίμησις πράξεως σπουδαίας καὶ τελείας μέγεθος ἐχούσης, ἡδυσμένῳ λόγῳ χωρὶς ἑκάστου τῶν εἰδῶν ἐν τοῖς μορίοις δρώντων καὶ οὐ δι' ἀπαγγελίας, ΔΙ ΕΛΕΟΥ ΚΑΙ ΦΟΒΟΥ ΠΕΡΑΙΝΟΥΣΑ ΤΗΝ ΤΩΝ ΤΟΙΟΥΤΩΝ ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ.

И во македонски превод: „Трагедијата, значи е подражавање на сериозно и завршено дејствие од определена големина, кое преку дејствувашти (лица), во засладен (истанчен) говор одделно за секој од видовите во неговите делови, а не во прикажување, *со жал и страв го завршува составот на такви (т. е. жалосни и страшни) собитија*".

Треба да спомнеме веднаш дека и зборот περαίνουσα не е употребен со она значење како се зема во врска со зборовите παθημάτων κάθαρσιν т. е. *извршувајќи* или *изведувајќи.* Зборот περαίνουσα тука, во дефиницијата, е употребен во своето првобитно значење *завршувајќи*, дека глаголот περαίνω „завршувам" е деноминативен глагол, изведен од именката πέρας „крај, завршеток". Нијансата која се добива кога ќе се земе глаголот во своето првобитно и обично значење „завршувам" во врска со автентичните зборови πραγμάτων σύστασιν ѝ дава на дефиницијата сосема друго, определено значење. Трагедијата го постига својот трагичен ефект баш на крајот, дека таа треба да го заврши составот на страшните и жалосни собитија со жал и страв, оти крајот е најважен од сѐ, како што вели Аристотел – τὸ δὲ τέλος μέγιστον ἁπάντων.

Ако успеавме да го прочистиме ова тешко и заметкано место од непотребен баласт, сметаме дека направивме услуга и на науката и на таткото нејзин Аристотел, кој без своја кривица носи во своите дела толку многу сметишта од разни времиња.

---

*Резюме*

## ОПРЕДЕЛЕНИЕ ТРАГЕДИИ У АРИСТОТЕЛЯ И КАТАРСИС

Михаил Д. Петрушевски

По мнению автора этой статьи, вопрос Катарсиса у Аристотеля всё ещё не решен, несмотря на многочисленные заключения, к которым до сего дня приходили его исследователи. Двое между последними — Гудеман и Смердел — пришли к отрицательному решению, выражая мнение, что вопрос этот представляет ἀδύνατον. Автор пошёл от текста Аристотеля и пришёл к заключению, что вопрос начался с определения понятия, с дефиниции трагедии, где не все слова достоверны, не все принадлежат Аристотелю. Это в особенности относится к последним двум словам дефиниции παθημάτων κάθαρσιν.

Известно, что в манускриптах вместо слов παθημάτων κάθαρσιν чаще встречается вариант μαθημάτων κάθαρσιν, что свидетельствует о том, что текст не был вполне ясным и верным. С другой стороны известно, что Аристотель в своей Поэтике дал довольно обширное толкование этой дефиниции и в нём объяснил все слова дефиниции за исключением двух последних, о которых не сказано ни одного слова во всём его сочинении. Автор настоящей статьи усомнился в подлинности последних двух слов по следующим соображениям: если о последних двух словах дефиниции в толковании нет ни одного слова, — а в тексте, с другой стороны, нет пропусков, — значит слова παθημάτων κάθαρσιν не достоверны. Нужно, следовательно, искать подлинные слова Аристотеля в тексте Поэтики, именно в том месте комментарии, где должно было бы находится объяснение слов παθημάτων κάθαρσιν. И действительно, автору удалось найти эти два слова Аристотеля. Они гласят: πραγμάτων σύστασιν.

Уже в VI главе сказано:

> Μέγιστον δὲ τούτων ἐστὶ ἡ τῶν πραγμάτων σύστασις· ἡ γὰρ τραγῳδία μίμησίς ἐστιν οὐκ ἀνθρώπων ἀλλὰ πράξεων καὶ βίου... ὥστε τὰ πράγματα καὶ ὁ μῦθος τέλος τῆς τραγῳδίας, τὸ δὲ τέλος μέγιστον ἁπάντων...

Также в VII главе, в самом начале, стоит:

> Διωρισμένων δὲ τούτων, λέγωμεν μετὰ ταῦτα ποίαν τινὰ δεῖ σύστασιν εἶναι τῶν πραγμάτων, ἐπειδὴ τοῦτο καὶ πρῶτον καὶ μέγιστον τῆς τραγῳδίας ἐστίν.

О πραγμάτων σύστασιν, т. е. о композиции действий (событий), Аристотель сам говорит, что она является главным и важнейшим делом в трагедии и, естественно, в своём толковании посвящает ей самое большое место — от шестой до четырнадцатой главы. В XIV главе

лучше всего видно отношение слов πραγμάτων σύστασιν к словам ἔλεος и φόβος в дефиниции, так как её Аристотель начинает так:

Ἔστιν μὲν οὖν τὸ φοβερὸν καὶ ἐλεεινὸν ἐκ τῆς ὄψεως γίγνεσθαι, ἔστι δὲ καὶ ἐξ αὐτῆς τῆς συστάσεως τῶν πραγμάτων ὅπερ ἐστὶ πρότερον καὶ ποιητοῦ ἀμεινονος. Δεῖ γὰρ καὶ ἄνευ τοῦ ὁρᾶν οὕτω συνεστάναι τὸν μῦθον ὥστε τὸν ἀκούοντα τὰ πράγματα γινόμενα καὶ φρίττειν καὶ ἐλεεῖν ἐκ τῶν συμβαινόντων.

Если сделать это предположение, другими словами — исправление текста, будет видно, что дефиниция трагедии делается гораздо более ясной и более полной, и что Катарсису в дефиниции трагедии совсем нет места, так как дефиниция должна содержать в себе составные и самые главные части трагедии, тогда как Катарсис не является составною частью трагедии: он представляет собой нечто, что находится вне самой драмы. С формальной точки зрения автор полагает, что слова πραγμάτων σύστασιν легко мог заменить словами παθημάτων κάθαρσιν какой-нибудь учёный переписчик, так как текст в манускрипте не был совсем ясным, — тем легче, что эти два слова заменены двумя другими, очень близкими между собой и по числу букв и по окончанию.

*Значит, в дефиниции трагедии у Аристотеля нет ни одного слова о каком бы то ни было Катарсисе.*

*Résumé*

## LA DÉFINITION DE LA TRAGÉDIE CHEZ ARISTOTE ET LA CATHARSE

par

Mihail D. Petruševski

D'après l'auteur de cette étude, le problème de la Catharse d'Aristote, malgré tant de résolutions, apportées jusqu'à ce jour, n'est pas encore résolu. Parmi ceux qui l'ont examiné, deux des derniers — Gudeman et Smerdel — ont abouti à une résolution négative, émettant l'opinion que le problème représente un ἀδύνατον. L'auteur de cette étude est parti du texte d'Aristote et il aboutit à la conclusion suivante: le problème est sorti de la définition de la tragédie, où tous les mots ne sont pas authentiques d'Aristote. Cela se rapporte surtout aux deux derniers mots παθημάτων κάθαρσιν.

On sait que dans les manuscrits il y a une variante pour les mots παθημάτων κάθαρσιν plus souvent μαθημάτων κάθαρσιν qui atteste que le texte n'etait pas tout à fait clair et sûr. D'autre part, on sait qu'Aristote, dans sa Poétique, a donné un commentaire assez étendu de cette définition dans lequel il a expliqué tous les mots de la définition, excepté les deux derniers mots. Dans toute son oeuvre il n'en parle pas. C'est pourquoi, l'auteur a mis en doute l'authénticité de ces deux derniers mots à cause des raisons suivantes: si pour ces deux derniers mots de la définition n'a pas un seul mot dans le commentaire — et le texte d'ailleurs est sans lacune — cela veut dire que les mots παθημάτων κάθαρσιν ne sont pas authentiques. Il faut, donc, chercher les mots authentiques d'Aristote dans le texte de la Poétique, à savoir dans l'endroit du commentaire où il est naturel de chercher l'explication des mots παθημάτων κάθαρσιν. En effet, l'auteur a réussi de retrouver ces deux mots d'Aristote. Ce sont πραγμάτων σύστασιν.

Déjà dans le chapitre VI il est dit:

Μέγιστον δέ τούτων ἐστὶ ἡ τῶν πραγμάτων σύστασις· ἡ γὰρ τραγωδία μίμησίς ἐστιν οὐκ ἀνθρώπων ἀλλὰ πράξεων καὶ βίου . . ὥστε τὰ πράγματα καὶ ὁ μῦθος τέλος τῆς τραγωδίας, τὸ δὲ τέλος μέγιστον ἁπάντων . .

Aussi dans le chapitre VII, au commencement même, on lit:

Διωρισμένων δὲ τούτων, λέγωμεν μετά ταῦτα ποίαν τινὰ δεῖ σύστασιν εἶναι τῶν πραγμάτων, ἐπειδὴ τοῦτο καὶ πρῶτον καὶ μέγιστον τῆς τραγῳδίας ἐστίν.

Pour πραγμάτων σύστασιν, c'est-à-dire *la composition des faits* Aristote lui-même constate qu'elle représente le principal et le plus important élément dans la tragédie et, naturellement, dans son commentaire il lui a réservé la plus grande place — du chapitre VI au chapitre XIV.

Dans le chapitre XIV on voit le mieux le rapport des mots πραγμάτων σύστασιν avec les mots ελεος et φόβος dans la définition, parce qu'il commence ainsi:

Ἔστιν μὲν οὖν τὸ φοβερὸν καὶ ἐλεεινὸν ἐκ τῆς ὄψεως γίγνεσθαι, εστι δὲ καὶ ἐξ αὐτῆς τῆς συστάσεως τῶν πραγμάτων, ὅπερ ἐστὶ πρότερον καὶ ποιητοῦ ἀμείνονος. Δεῖ γὰρ καὶ ἄνευ τοῦ ὁρᾶν οὕτω συνεστάναι τὸν μῦθον ὥστε τὸν ἀκούοντα τὰ πράγματα γινόμενα καὶ φρίττειν καὶ ἐλεεῖν ἐκ τῶν συμβαινόντων.

Cette conjecture faite, c'est-à-dire l'émendation du texte, on verra que la définition de la tragédie devient beaucoup plus claire et plus pleine et que la Catharse dans la definition de la tragédie est tout à fait déplacée, puisque la définition doit contenir les parties élémentaires et les plus essentielles de la tragédie, tandis que la Catharse n'est pas une partie élémentaire de la tragédie, mais un fait qui est en dehors du drame. Du point de vue formel l'auteur croit que les mots πραγμάτων σύστασιν pouvaient être facilement échangés par les mots παθημάτων κάθαρσιν de la part d'un savant copiste, parce que le texte dans le manuscrit n'a pas été tout à fait clair, d'autant plus que ses deux mots sont échangés par deux autres qui par le nombre des lettres et par la terminaison sont très proches.

*Donc, dans la définition de la tragédie d'Aristote n'a aucun mot pour une Catharse quelle qu'elle soit.*

---

# ZAČETEK BOJA ZA REALISTIČNO SMER V HRVATSKI KNJIŽEVNOSTI

F. PETRĖ

V vsej prvi polovici XIX. stoletja je imel hrvatski fevdalizem še polne gospodarske in politične privilegije. Obvladoval je sabor, posedoval zemljo in izkoriščal kmečke množice. Naslanjal se je na naturalno gospodarstvo, kapitalizem se še ni razvil, da bi ga ogrožal. Nevarnost zanj je predstavljal le sosednji madžarski fevdalizem s svojo staro težnjo po nadvladi nad hrvatskim ozemljem.

V boju proti tujemu imperializmu se je pridružila hrvatskemu plemstvu po letu 1830 nova družbena sila, hrvatsko meščanstvo. Oba razreda, stari plemiški in novi meščanski, sta imela skupnega zunanjega sovražnika, zato se ni takoj čutilo, da prinaša politični nastop nove plasti obenem tudi notranjo diferenciacijo na Hrvatskem samem. Gaj je sodeloval s fevdalci, nadaljeval in podpiral boj v njihovih političnih ustanovah, celo prisvajal za meščanstvo mimogrede dotedanje izključne pravice plemstva, na primer nošenje orožja pri političnih manifestacijah, se kot človek neplemiškega porekla sploh dobrikal plemstvu in deloma s pomočjo fevdalcev organiziral ilirsko gibanje. Vstopil je v obrambo za zaščito hrvatskih nacionalnih pravic, ni pa nastopil proti domačemu plemstvu za izpremembo hrvatskih socialnih razmer. Še manj ostro je bilo njegovo stališče do cesarskega absolutizma in nemštva sploh, saj je mogel pričeti z meščanskim političnim gibanjem le s pristankom dvora in dunajske vlade, ker sta se bala rastoče madžarske moči in ji zato iskala hrvatsko protiutež.

Zaradi takih notranjih protislovij in zaradi napačno zastavljene rešitve nacionalnoga vprašanja južnoslovanskih narodov je ilirizem kasneje moral propasti. Ni se pa mogel ustaviti proces, iz katerega je Gajeva akcija zrasla, razvoj meščanstva na Hrvatskem.

V okviru rasti hrvatskega meščanstva je oživelo tudi slovstvo ilirske dobe.

Skladno z razvojem pri ostalih južnoslovanskih narodih se je hrvatska književna produkcija v tej dobi otresala vpliva cerkve in njenih potreb nabožnega slovstva. Vodilno vlogo v književnosti so začeli prevzemati kulturni predstavniki meščanstva. Z rastjo nove družbene plasti so se začeli odpirati književnosti razgledi, kot jih dotlej ni mogla imeti. Del hrvatske inteligence, ki ni izgubil stik z ljudstvom, bi moral vzeti nase boj proti socialni zaostalosti in politični brezpravnosti kmečkih množic. Postati bi moral nosilec novih pogledov na družbo in človeka. Naloga književnosti je bila, da sprosti širše borbene sile iz ljudstva in ga osvobodi predsodkov in pogledov, ki sta mu jih stoletja vcepljala fevdalizem in cerkev. V narodu, ki ni bil politično samostojen in ni imel lastne države, bi morala zastaviti nacionalno vprašanje. Literatura bi morala slediti naprednim razvojnim smernicam življenja in s tem stopiti na pot umetniškega realizma.

Gajevo gibanje, ilirizem, se je trudilo, da bi zajelo in vključilo vase vse, kar je bilo povezano z nacionalnim razvojem. Hotelo je na ta način pospešiti politično prebujenje hrvatskega naroda in utrditi politične postojanke hrvatskega meščanstva. Književnost je rasla v najtesnejši odvisnosti od dnevnopolitičnega boja.

Hrvatski književni razvoj v dobi ilirizma ima zato črte, kakršnih ne najdemo pri ostalih slovanskih narodih. Njegova pot do prvih začetkov realistične umetnostne metode je bila težja kot drugod, kajti poleg splošnih, kot jih srečujemo povsod, je morala odstraniti še posebne, lokalno hrvatske ovire.

## I. *Dubrovniški tradicionalizem*

Ožja Hrvatska je imela do Gajevega nastopa nekoliko kajkavske književne tradicije. Umetniško je bila brezpomembna, toda uspelo ji je, da je do neke mere normirala kajkavski govor kot hrvatski knjižni jezik. V prvem letu izdajanja »Danice« (1835), literarne priloge Gajevih »Novin«, so se pisci priključili starejšemu razvoju in rabili kajkavski knjižni jezik. Kot je bil še neizoblikovan, je bil naročnikom domač in blizek, ker so se zbirali po večini iz Zagreba in ožje Hrvatske, ne pa tudi iz Slavonije in Dalmacije.

Tak je bil le začetek. Kajkavščina kmalu ni več odgovarjala Gajevim splošnim političnim nameram. Njegova zasnova ilirizma je vključevala prvič celotno Hrvatsko (Hrvatsko, Slavonijo in Dalmacijo) in drugič ostale južnoslovanske narode, zlasti Slovence in Srbe.

V težkih okoliščinah, v katerih je pričel graditi novo Hrvatsko ali »Ilirijo«, je skušal Gaj izkoristiti vsako prednost, ki bi lahko podprla uspeh. Iz tedanje neznatne kajkavske književnosti je hotel ustvariti ilirsko književnost, ki naj bi postala osrednja privlačnost narodnega preroda. Večina domoljubnih pesnikov je bila vključena v gibanje. Leta 1836 je Gaj zamenjal kajkavski knjižni jezik s štokavskim. S tem je dosegel prvič, da so imele vse hrvatske pokrajine isti knjižni jezik, drugič pa jih je povezal še z novo knjižno tradicijo pri Srbih. Z Gajevo reformo so dobili Hrvatje in Srbi enoten knjižni jezik. Za okrepitev literarne in s tem politične moči se je Gaj istočasno s sprejemom štokavščine odločil še za drugo reformo na literarnem področju.

Hrvatski narod je imel v svoji preteklosti poleg novejše kajkavske književne produkcije še veliko tradicijo dubrovniške književnosti iz XVI. in XVII. stoletja, nastale v posebnih okoliščinah v Dalmaciji pod vplivom italijanske renesančne književnosti. Zveze med njima so bile šibke in pretrgane. Da bi predočil ilirizem v slavi dolgega zgodovinskega razvoja, je postavil Gaj novo ilirsko književnost na dubrovniške temelje. V posebnem Proglasu za štokavski jezik iz novembra 1836 je pisal, da je to obenem tudi jezik, s »koim smo si neprecenjeno književno blago od četerdeset i više izverstnih (klasičnih) spisateljah *Parnasa Ilirskog* iz stare ilirske Atene — *Dubrovnika* (Raguze), i druge mnogovažne književne proizvode, kanoti naše starinsko dedinstvo prirodjenim pravom nasopet privlastili«[1]).

Krog Gajevih sodelavcev in pesnikov »Danice« je res sprejel stari dubrovniški jezik za vzorec novega hrvatskega pesniškega in proznega jezika. Dubrovniški pesniki so postali silno priljubljeni v ilirski družbi. Vodilni pesniki in pisci so si izposojali njihov besedni zaklad in se učili njihovo sintakso. Ilirizem je dajal daniški liriki snov za narodno-politične budnice in za slavospeve voditeljem, a dubrovniška književnost pesniški jezik in oblike. Iz teh dveh prvin so varili ilirski pesniki pretežni del nove poezije. Neizumetničen govor se je mogel uveljavljati le v narodnih pesmih, ki jih je objavljala »Danica«. Slovničarji so opozarjali v zvezi z zvočnostjo italijanskega jezika, pri katerem so se učili dalmatinski renesančni pesniki, na novi ilirski knjižni jezik in ga proglašali za najlepši slovanski jezik: »Jezik ilirski nadilazi sva slavjanska narečja svojom krepostju i lepoglasnostju, i podoban je italianskomu ovomu k pesničtvu destojnomu medju rimskimi (romantičkimi) jezici«[2]).

Literarni historizem je dobil kmalu svojo vzporednico v političnem tradicionalizmu. Kot je našel Gaj zgodovinsko oporo

[1]) Dr. Ludevit Gaj, I. i učrednik: PROGLAS, Danica Glirska II, 195 (3. XI. 1836).

[2]) Michl J. J., Pravopis ilirski i razlika medu jezikom českim i ilirskim, Praga, 1836, 146.

za književnost, je ilirski politični ideolog grof Janko Drašković naslonil politično zamisel »Ilirije« na staro državnopravno ureditev Hrvatske iz dobe pred izgubo narodne samostojnosti. Namesto da bi utemeljil hrvatsko zahtevo po ločitvi od Madžarske z naravno pravico vsakega naroda do svobode, jo je opravičeval s hrvatskimi historičnimi pravicami.

Ilirska težnja po jezikovnem povratku v staro, preživelo dobo ni bila povsem osamljen pojav med slovanskimi slovstvi. Podoben primer je preživela tudi Češka ob koncu mračne, negotove dobe svoje zgodovine, v kateri je propadel češki jezik na golo, najnujnejše razgovorno sredstvo, medtem ko sta se v znanosti in umetnosti razbohotili latinščina in nemščina. Tudi prvi češki prerodni delavci so oklevali, ali naj obnové literarno češčino, ki je bila v veljavi pred bitko na Beli gori v začetku XVII. stoletja, ali naj si ustvarjajo nov jezik, kakršnega bo pač narekovalo sodobno življenje? Za prvo pot je govorila težnja, da bi ohranili čistost stare češčine, za drugo ozir na razvoj jezika v teku poldrugega stoletja in na novi besedni zaklad. Zmagalo je seveda drugo načelo[3]).

V hrvatskem primeru je ostalo pri dubrovniškem tradicionalizmu. Ako bi pisci mislili na razvoj književnosti same, se ne bi odločili za tako pot, marveč pustili knjižnemu jeziku prost razvoj. Lahko bi zavrgli kajkavščino in sprejeli štokavščino, toda ne oblike preživelih, izumetničenih dalmatinskih pesnikov, pač pa sveži ljudski govor, kot ga je sprejel Vuk Karadžić. Odločil je politični vidik, pod katerim si je Gaj prizadeval, da bi čim bolj utrdil položaj ilirizma. Skozi romantična očala neposredne povezanosti s preteklostjo je gledal zagrebški literarni krog na dubrovniško književnost kot na vtelesenje najvišje ilirske tvorne sile. Prisojal je dalmatinskim renesančnim pesnikom, zlasti Gunduliću, večjo umetniško vrednost, kakor kateremu koli sodobniku v vsej novi evropski književnosti.

S priključitvijo na omrtvelo dubrovniško poezijo si je hrvatska književnost takoj v začetku Gajeve dobe izgradila svoja lastna estetska načela, kakršnih ni imela kaka druga književnost. Gaj imenuje dubrovniške pesnike ilirske klasike. V ilirskem sistemu je mešanica klasicizma, z njegovim dogmatičnim pridržavanjem uveljavljenih pesniških norm, in romantike, ki je iskala zatonele kulture.

Dubrovniška književnost je nastala v dobi razcveta trgovsko-patricijskega mesta v posebnih gospodarskih in političnih pogojih. Ko je propadala republika in slabela njena trgovska funkcija posrednika med prekomorskimi deželami in njenim zaledjem na Balkanskem polotoku, je zamirala tudi njena lite-

[3]) Gléj Palacký F., Předmluva ke wlastenském čtenářstwu, Časopis Českého musea (ČČM) X', 1837, 4.

Ние имавме возможност да утврдиме извесно директно влијание што Рабле го извршил над Табуроа[10]). Епизодата, имено, кај што отец Фредон од Роблеовата *Пета Книга на Пантагруел* дава едносложни одговори на Панирж, а това е најинтересното и најкомичното место во целата таа *Пета Книга*, го инспирирала Табуроа за една песна со едносложен одговор на крајот на стиховите, чија што традиција, макар слаба и незнатна, оди од средновековната епоха, преку Кристин де Пизан и Маро, па сѐ до Табуро.

За поголема потполност, ние ќе го цитираме местото што Табуро го имитирал а и самата негова песна. Еве ја најпрвен Раблеовата епизода:

Panurge: Frater Fredon, fredonant, fredondille, où est la garce? Fredon: Bas.

Pan. En avez-vous beaucoup ceans? Fr. Peu.
Pan. De quel drap les vestez-vous? Fr. Neuf.
Pan. Combien voudriez-vous? Fr. Cent.
Pan. Où les tenez-vous cachées? Fr. Là.

— — — — — — — — — — — — — — — —

— — — — — — — — — — — — — — — —

Pan. Qu' employez à les vestir? Fr. Drap.
Pan. De quel drap les vestez-vous? Fr. Neuf.
Pan. De quelle couleur est-il? Fr. Pers.
Pan. Leur chaperonnage quel? Fr. Bleu.
Pan. Leur chaussure quelle? Fr. Brune.
Pan. Tous les susdits draps quels sont-ils? Fr. Fins.
Pan. Qu' est-ce de leurs souliers? Fr. Cuir.
Pan. Mais quels sont-ils voluntiers? Fr. Ords.
Pan. Ainsi marchent-en place? Fr. Tost.
Pan. Venons à la cuisine, je dis des garces, et sans nous haster espluchons bien tout par le menu. Qu'y a-t-il en cuisine? Fr. Feu.
Pan. Qui entretient ce feu-là? Fr. Bois.
Pan. Ce bois icy quel est-il? Fr. Sec.

— — — — — — — — — — — — — — — —

— — — — — — — — — — — — — — — —

Pan. Des garces susdites, j'en suis de moitié, comment les nourrissez-vous? Fr. Bien.
Pan. Que mangent-elles? Fr. Pain.
Pan. Quel? Fr. Bis.
Pan. Et quoy plus? Fr. Chair.
Pan. Mais comment? Fr. Rost.
Pan. Mangent-elles point soupper? Fr. Point.
Pan. Et de patisserrie? Fr. Prou.

---

[10]) Види Choptrayanovitch (G.): *Etienne Tabourot des Accords*, стр. 181—204.

Pan. J'en suis: mangent-elles poissons? Fr. Si.
Pan. Comment? Et quoy plus? Fr. Oeufs.
Pan. Et les aiment? Fr. Cuits.
Pan. Je demande comment cuits? Fr. Durs.
Pan. Est-ce tout leur repas? Fr. Non.
Pan. Quoy donc, qu'ont-elles d'avantage? Fr. Boeuf.
Pan. Et quoy plus? Fr. Porc.
Pan. Et quoy plus? Fr. Oyes.
Pan. Quoy d'abondant? Fr. Jars.
Pan. D'abondant? Fr. Coqs.
Pan. Qu'ont-elles pour leur saulce? Fr. Sel.
Pan. Et pour les friandes? Fr. Moust.
Pan. Pour l'issue du repas? Fr. Ris.
Pan. Et quoy plus? Fr. Laict.
Pan. Et quoy plus? Fr. Pois.
Pan. Mais quels pois entendez-vous? Fr. Verds.
Pan. Que mettez-vous avec? Fr. Lard.
Pan. Et des fruicts? Fr. Bons.
Pan. Quoy? Fr. Cruds.
Pan. Plus? Fr. Noix.
Pan. Mais comment boivent-elles? Fr. Net.
Pan. Quoy? Fr. Vin.
Pan. Quel? Fr. Blanc.
Pan. En hiver? Fr. Sain.
Pan. Au printemps? Fr. Brusq.
Pan. En esté? Fr. Frais.
Pan. En automne et vendange? Fr. Doulx[11]).

Овој диалог меѓу Панirжа и Фредона го инспирирал Табуроа, кој, од како исползувал исти такви елементи од еден расказ на Банавантир де Перие[12]), целиот предмет го збил, му дал поголема живост, веселост и поетска обработка:

Frère voudrez-vous bien
Sans vous forcez de rien
Ny estre destourné
De votre disné,
Repondre a mes propos?
Ouy. Quel est l'Abbé? gros.
Le visitez-vous onc? point.
Et où demeure-t-il? long.
Où est le prieur? pres.
Quels sont les moines? rés.
Estudiez-vous? rien.
Comment vous portez? bien.

[11]; *Pantagruel*, livre V, chapitre XXVIII, Сравни: *Oeuvres de Rabelais*, éd. J. Plattard, tome V; стр. 101—106.
[12]) Види: Choptrayanovitch (G.): *Цитираниот труд*, стр. 134—135.

Qu'avez vous souvent? faim.
Et que mangez-vous? pain.
Quel est votre pain? bis.
Quels sont vos habits? gris.
Qu'aimez-vous l'hyver? feu.
Quand priez-vous Dieu? peu.
Qu'avez-vous souvent? oeufs.
Combien en avez? dix.
Et qu'avez-vous encore? ris.
En quoi rien encore? paix.
Et en Caresme? noix.
Comment mangez-vous? cois.
Combien estes-vous? trois.
Combien de garces? cinq.
Combien en faudrait? vingt.
Quels sont vos valets? sots.
Qu'aimez-vous le mieux? pots.
Que faut-il dedans? vin.
Et laissez-vous rien? brin.
Quels les voulez-vous? clairs.
Qu'aymez-vous avec? chairs.
Du veau ou mouton? bon.
Que faistes-vous peu? don.
Quels sont vos habits? ords.
De quel drap sont-ils? forts[13]).

Треба да се спомене дека формата на оваа стихотворба со едносложен одговор, макар дека има извесна традиција во француската литература[14]), кај Табуро добива оригинален вид и, како таква, претставуе совршенство во тој род.

*
* *

Не треба да се мисли оти Рабле за луѓето од неговото време претставуел, како што това легендата вели, „весел поп од Медон". Ако тој, во духот и по вкусот на времето, е полн со буфонерија, распуштеност, весело настроение, распашана веселост и сатиричен хумор, ако со сè това ги развеселуел своите современици и, во тој смисол, многу влијаел на извесни писатели, меѓу кои и на Табуро, не значи оти неговите современици не можеле да го оценат вистинското значение на неговото грандиозно дело и да ја разберат неговата цел. Неговите современици, а Табуро меѓу првите, во множеството од незначителни епизоди во делото на Рабле, нашле многу

[13]) *Bigarrures*, livre I, chapitre XX; Choptravanovitch, *Op. cit.*, стр. 132—136.
[14]) *Пак таму*, стр. 137.

сериозни и оправдани нападки, една смислена критика на тогашното положение и состојание во Франција, и ја сфанале целта на таа критика. По такав начин, во Раблеовото дело нашле многу длабоки мисли, директни сугестии, во негативното нашле позитивно, во сатирата-конструктивност, во карикатурата — нужност, лошото да се замени со доброто. Освен това, јасно искажаните идеи и мисли на Рабле, позитивниот и конструктивниот дел од неговото творчество, бргу биле правилно сфанати. Особено педагошките погледи на Рабле биле правилно оценети и извршиле големо влијание. И затова не е никакво чудо што и Табуро, и во това отношение, потпаднал под влијанието на напредните Раблеови педагошки погледи.

Како што ќе видиме, Рабле извршил влијание не само на поетското творчесто на Табуро, ами и на неговите педагошки и идејни погледи. Ние и на друго место, доколку местото и времето ни допушташе, покажавме извесни допирни точки во педагогијата на Рабле и Табуро[15]). Сега изнесуеме и други факти.

Рабле и Табуро, заедно со другите хуманисти, како рушители на стариот схоластичен систем во педагогијата, во ролјата своја како хуманисти и пропагатори на новиот, напредниот и ефикасниот систем во воспитанието, биле на иста линија. Табуро, освен това, и по својата должност како одборник на Дижон, кај што бил натоварен со училишни работи и требало, това е познато од неговата биографија, да интервенира за правилното поставуење и разрешуење на разни училишни прашања, потова, како родител и активен воспитател на своите деца, имал возможност да се запознае со тогашното училишно состојание, со наставните методи, со училишните проблеми и со тогашните педагошки принципи и да, спрема това, биде присилен за сè това да размислуе и, конечно, своите мисли за воспитанието да ги изнесе во една расправа[16]). Голем дел од мислите и идеите во неа, до извесна мерка, личат или се под влијанието на педагошките погледи на бесмртниот Рабле.

Како и Рабле, Табуро е еклектичар во изборот на творбите што треба да се дадат за четиво на децата. И Табуро, како Рабле, се потсмева на тогаш многу употребуениот „грчки и латински јазик на француски", онаа смешна мешаница од јазици, препорачуе да се даваат на децата оригинални и избрани текстови од античните писатели, кои имаат несомнена литературна вредност. Таа „лектира" не би тре-

---

[15]) *Пак таму,* стр. 181—204.

[16]) *Quelques traits utiles pour l'institution des enfans (Bigarrures, liv. IV).*

бала да трае повеќе од три до четири часа дневно. Кога ќе се земе под внимание това дека Понократ, учителот на Гаргантуа, на својот ученик му четел и објаснуел само три часа дневно[17]), тогаш ќе биде јасно оти Табуро, во тој смисол, можел да се повлијае од Рабле. Понократ, освен това, својот ученик Гаргантуа го воведуе меѓу образовани, „учени“ луѓе, »ès compaignies de gens sçavans«. А и Табуро, како Рабле, сака учениците „фамилијарно“ да се запознавaат со елементарните поњатија од географијата, геометријата, историјата, козмографијата и другите науки, кои имале мал или немале никаков достап во схоластичното образование. Кусо речено, Табуро, како и Рабле, бара ново воспитание, такво воспитание што би било потпомогнато со пракса, факти и опит. Обајцата сакаат да воведат, што би рекле ние денеска, систем на очигледна и опитна настава. Обајцата бараат ученикот да се оспособи за практичен живот, во него хармонично да се развие интелигенцијата и вродената слобода на духот и да се оспособи за критично однесуење кон сè што го обиколуе[18]), педагошки принципи кои се во потполна противположност со схоластичниот систем на образованието и кои, за времето, претставуат нови и напредничави идеи во образователниот систем.

Табуро се занимавал и со практична педагогија и со секојдневниот училишен живот во Бургундија и поспециално во Дижон. За нас е важно това што се занимавал и со непосредното воспитание на своите деца и што во това воспитание употребил и принципи, кои се навоѓаат кај Рабле. Со воспитна цел, стариот Етјен Табуро ги упатил до својот најстар син Гијом, што подоцна станал прочуен художник-архитект, уметник со несомнени дарби, следните совети:

Pour devenir vertueux
Fréquentez un homme honneste;
C'est un mal contagieux
De fréquenter une beste.
Prie Dieu de telle sorte
Comme si chacun t'oyoit,
Et avec tous te comporte
Comme si Dieu te voyoit[19]).

Овој на времето многу распространет епиграм, литературен род тогаш во мода, во кој Табуро препорачуе на сина

---

[17]) *Gargantua,* liv. I, ch. XXII.

[18]) Види: Compayré (G.): *Histoire critique des doctrines pédagogiques en France depuis le seizième siècle.* Paris, Hachette, 7e édition, 1904; том I, стр. 70—71; Plattard (J.): *L'Education de Gargantua* (in *Oeuvres de Fr. Rabelais,* éd A. Le Franc; том I, стр. XCIV и XCV).

[19]) *Les Touches du sieur des Accords.* Paris, Jean Richer, 1588; livre VIII, стр. 21.

си да се движи меѓу чесни, воспитани луѓе, меѓу оние што имаат позитивни морални и интелектуални качества, потсетуе, особено првата строфа, со сите свои составни елементи, на едно место од правилникот на прочуениот манастир Телем:

»... En leur reigle n'estoit que ceste clause:

Fay ce que vouldras,

parce que gens libres, bien nez, bien instruicts, conversans en compaignies honnestes, ont par nature un instinct et aiguillon qui tousjours les poulse à faictz vertueux et retire de vice, lequel ilz nommoient honneur.«[20])

Освен това, извесни места од прочуеното писмо што Гаргантуа го упатил на сина си Пантагруел, студент во Париз[21]), во кое што Рабле го критикуе схоластичното воспитание и ги препорачуе културните придобивки на Ренесансот и новото воспитание што хармонично ги развива сите човечки способности[22]), полни се со елементи што Табуро, веруетно, ги имал во свеста кога ја составуел својата педагошка расправа и го пишуел цитираниот епиграм. Да би могло да се направи сравнение со цитираниот епиграм што Табуро го упатил на сина си Гијом, ќе изнесеме извесни места од писмото на Гаргантуа што го упатил на сина си Пантагруел:

»Non doncques sans juste et equitable cause je rends graces a Dieu, mon conservateur, de ce qu'il m' a donné pouvoir veoir mon antiquité chenue refleurir en ta jeunesse; car, quand par le plaisir de luy, qui tout regist et modere, mon âme laissera ceste habitation humaine, je ne me reputeray totalement mourir, ains passer d'un lieu en aultre, attendu que en toy et par toy je demeure en mon image visible en ce monde, *vivant, voyant et conversant*[23]) *entre gens de honneur* et mes amys comme je souloys, laquelle mienne conversation a esté, moyenant l'ayde et grace divine, non sans peché, je le confesse, (car nous pechons tous et continuellement requerons à Dieu qu'il efface nos pechéz), mais sans reproche[24]).

Et ce que presentement te escrir n'est tant affin *qu'en ce train vertueux tu vives,* que de ainsi vivre et avoir vescu tu te resjouisses et te refraischisses en courage pareil pour l'avenir[25]).

Parquoy, mon filz, *je te admoneste que employe ta jeunesse à bien profiter en estudes et en vertus.* Tu es a Paris, tu as

---

[20]) *Gargantua,* ch. LVII *(Oeuvres de Rabelais,* éd. A. Le Franc. том II, стр. 431).

[21]) *Pantagruel,* ch. VIII *(Oeuvres de Rabelais,* éd. A. Le Franc, том III, стр. 98—109).

[22]) Plattard (J.): *L'Education de Gargantua (Loc.* cit., том I, стр. LXXXVIII—LXXXIX; XCII).

[23]) Според коментарите на текстот (éd. A. Le Franc), *conversant* значи *fréquentant.* Курсивот е наш.

[24]) *Pantagruel,* éd. A. Le Franc, том III, стр. 100.

[25]) Ibid., стр. 101

ton precepteur Epistemon, dont l'un par vives et vocable instructions, l'autre par louables exemples, te peut endoctriner«[26]).

Никогаш, и покрај толку големата зафатеност, Пантагруел нема да заборави оти добродетелта е најголемого постижение, најнужното качество и дека сите човечки усилија треба да бидат управени кон това да ја достигнат. Човек, кој што основно не го познава творчеството на Рабле, кого, сосем погрешно, го беа нарекле „весел поп од Медон", може да се изненади кога кај него ќе најде така јасно одредени морални принципи, какви што се тие изнесени во писмото на Гаргантуа до сина му Пантагруел. Воодушевен проповедник на здрав морал, Рабле во следниот цитат се појавуе како вистински педагог, кој од својот воспитаник бара исполнителност, точност, чесност, совесност, трпеливост, истрајност, вистинољубивост и цврст карактер:

»Mais-parce que, selon le saige Salomon, sapience n'entre poinct en âme malivole et *science sans conscience* n'est que ruine de l'âme il te convient *servir, aymer et crainder Dieu,* et en mettre toutes tes pensées et tout ton espoir, et par foy formée de charité estre à luy adjoinct en sorte que jamais n'en soys desampré par peché. Aye suspectz des abus du monde. Ne metz ton cueur à vanité, car ceste vie est transitoire, mais la parolle de Dieu demeure eternellemnt. Soys serviable à tous tes prochains et les ayme comme toy mesme. Revere tes precepteurs. *Fuis les compaignies des gens esquels tu ne veulx point resemblez,* et les graces que Dieu te a données, icelles ne roçoipz en vain . . . « [27]).

Основните елементи, моралните совети во цитираните текстови на двајцата писатели, Рабле и Табуро, се очигледно идентични и не е исклучено оти вториот е под влијанието на првиот. Но треба да се спомене и това дека и Монтењ во VIII глава *(De l'art de conferer)* од своите *Есеи* формулира исто таква мисла и дава идентични морални совети:

»Comme nostre esprit se fortifie *par la communication des esprits vigoureux et reiglez,* il ne se peut combien *il perd et s'abastardit par le continuel commerce et frequentation que nous avons avec les esprits bas et maladifs*[28]).

Кога ќе се земе под внимание дека Табуро својата збирка епиграми, позната под заглавие *Les Touches du sieur des Accords* ја објавил 1585 год.[29]), а Монтењ VIII глава (De

---

[26]) Ibid., стр. 103.

[27]) Ibid., стр. 109. Cf. Compayré (G.): *Op. cit.,* стр. 81; Guizot (M.): *Méditations et études morales.* Paris, Perrin, 1889, стр. 375; Léaud (A.) et Glay (E.): *Ecole primaire en France,* Paris, 1934, стр. 16.

[28]) *Essais de Montaigne, éd. P. Villey.* Paris, Alcan, 1923; том III, стр. 184—185.

[29]) Choptrayanovitch (G.): *Op. cit.,* стр. 125.

l'art de conferer) од своите *Есеи* околу средината на 1587 год.[30]), тогаш евентуалното Монтењово влијание отпаѓа, а може да се помисли само на Раблеово влијание, кое е многу веруетно. Од друга страна, тешко е да се утврди од каде му се тие мисли на Монтењ. Вистина, тие не се нови, но во секој случај е карактеристично што се навоѓаат кај овие тројца писатели кои во XVI век се занимаваат со педагошки проблеми.

Како што това го констатира Компере[31]), а со него се согласуат и некои други познавачи на предметот, што впрочем јасно се гледа и од цитираните места од писмото на Гаргантуа до сина му Пантагруел, не може да му се префрли на Рабле оти го пропуштил создавањето на совеста во формирањето на воспитаниците. Напротив, Рабле му дава големо значение на моралното воспитание и на создавањето на совеста, кои сака да се развијат во духот на хуманистичките идеали на XVI век. Тежнението за знание е сврзано со нуждата од чувствителноста на срцето и осетливоста на совеста. Освен това, целиот процес на Гаргантуовото воспитание, како што това го констатира и Компере[32]), се состоји во општење со образовани и морално оформени луѓе, како од нивниот пример би се создало тежнение за усилија со цел да се обогатуе интелигенцијата, да се уголемуе знанието, да се облагородуе душата и да се создаваат условија кои ќе позволат „срцето да биде раководено од честа", како това го кажа Жан Платар[33]). По таков начин, создавањето на добар вкус и воодушевлението за работа сврзани се со возвишените чувства за чест и совест.

Платар веќе утврди оти Гаргантуевото воспитание не е лишено од религиозни чувства, што се гледа и од нашите цитати. Но треба да се подвлече дека Рабле, а това е случај и со Табуро, не сака тие чувства да се неодредени и апстрактни, ами да се мадри, умерено религиозни и сврзани со конкретни морални вредности. Треба да се подвлече особено това дека Рабле, со својот научен критицизам, со прокламирањето на нуждата од апсолутна слобода и подвлечениот реализам, не бил многу далеку од атеизмот[34]).

Треба да се спомене дека Пантагрueловото морално воспитание не е оригинално Раблеово творение и, спрема това, тие и таквите мисли Табуро можел да ги најде и кај други писатели и мислители од своето време. Но, со оглед на това

---

30) *Essais de Montaigne*, том III, стр. 182.

31) *Цитираниот труд*, том I стр. 86; cf. Guizot (M.), *Цитираниот труд*, стр. 376—377.

32) *Ibid.*, том I, стр. 77.

33) Plattard (J.): *La Renaissance des Lettres en France*, стр. 67.

34) Дживелегов, *Цит. место*, стр. 261.

дека, како што това го подвлековме и покажавме, Табуро бил многу добро запознат со Раблеовите литературни творби, имаме основание да веруеме оти бил под влијанието на Рабле а не на некој друг писател.

А како е кај Табуроа? — Во вториот дел на епиграмот, и Табуро бара кај детето да се создаде совест, таа да се засилуе, животот да се води во морално спокојство и бодрост, кои ќе се достигнат со това што како добар пример би се земале луѓе што имаат несомнени морални качества и добродетелства, а, од друга страна, што би се избегавале лошите примери. Освен това, како и Рабле, Табуро бара, според духот на едно течение од она време, умерена и искрена побожност. Поведението и целиот живот воопште требало да бидат контролирани од мислата за присаствието на Бога, т. е. од нужноста за добродетелта и совеста, затова што, кај Рабле како и кај Табуро, поњатието Бог е адекватно со поњатието *совест*. Таков е барем смисолот и значението што овие двајца писатели им даваат на тие две поњатија. Спрема ова, педагошките и моралните погледи на Рабле и Табуро се идентични. Заслугата на Табуро, следователно, е таа што тој ги видел, ги оценил и прифатил позитивните елементи од Раблеовата педагогија, која има големо општествено значение.

Спротивно мнение е искажано од познатиот историк на француска педагогија Компере, кој дури во седмото издание на својата *Критичка историја на воспитните доктрини во Франција* го споменуе Табуроа како педагог и го приклучуе кон Монтењовата педагошка школа[34]а). Ние не би сакале да го отстраниме или да го намалиме влијанието што Монтењ го извршил на Табуро[35]), но това е од друг вид и во друго направление. Во конкретниов случај, со оглед на изнесените факти и извршената анализа, ние сме склони да тврдиме оти влијанието на Рабле е многу поголемо од колку това на Монтењ и дека, следователно, Табуро, во това отношение, припаѓа повеќе кон Раблеовата од колку кон Монтењовата педагошка школа.

* * *

Сега, после големите постиженија реализирани во последните два века, педагошките принципи на Рабле и Табуро сосем се разбирливи, познати и широко распространети. Но во она време тие претставуеле не само новост, ами и големи прогресивни потфати. Педагошките принципи на Рабле не можеле да извршат потполно и оправдано влијание над педагозите од следните столетија, затова што Рабле, како и

---

[34]а) Compayré (G.): *Op. cit.*, том I, стр. 112.
[35]) Cf. Choptrayanovitch (G.): *Op. cit.*, стр. 181—202.

Табуро, под влијанието на новото време и изменетиот вкус, биле презрени и заборавени во XVII и, донекаде, во XVIII век.

Макар колку допирните елементи од педагошките погледи на Рабле и Табуро да се јасни, сепак, сметаме оти треба да се објасни нивниот смисол и значение, да се изнесе нивната филозофска концепција и педагошко предназначение.

Уште во почетокот ќе треба да се подвлече дека филозофската и педагошката концепција на Рабле и Табуро се во тесна врска со филозофијата на Ренесансот и Хуманизмот.

Хуманизмот не е само ново литературно направление или нова философска школа, ами, покрај това, и нова ориентација на животот. Општеството, под влијание на новите економски, политички и културни фактори, се преуредуе и изменуе. Това се преориентира и бара нови морални вредности, нов смисол на животот, ново објаснуење на општествените односи. Затова во оваа епоха се срекаваат многу педагози, многу трудови кои се занимаваат со педагогијата, како што е това случај и во втората половина на XVIII век. Затова Рабле и Табуро, макар дека се писатели, како вистински и активни хуманисти, тие се занимаваат и со педагогијата. Тие се хуманисти по своето образование, по темпераментот свој, по вкусот свој, тие се хуманисти по својата незаситена љубопитност, по својот интерес и страст не само кон сè што се однесуе кон античноста, ами и кон современиот живот. Тие се хуманисти, а това многу ги зближуе, и по това што тој збор означава моралист, и затова во својата педагогија големо значение отдаваат на моралната страна на воспитанието. Вистина, Рабле и Табуро се писатели, но по својата култура и по својот светоглед тие се слободни мислители, кои, првиот влијаејки на вториот, многу се интересираат за това што тогаш се викало „наука“, — за моралната и општествената страна на животот. Тие не се научници во правиот смисол на зборот (какви што тогаш имало), ами слободни духови и, за времето, прогреситни мислители. Това се аматери и непрофесионални специалисти, што е достаточно да се објасни фактот што нивните педагошки погледи, идеи и мисли, до голема степен, не се систематизирани, стручно обработени и доследно развиени.

Вредноста и основата на таа „наука“ се состои во това што се однесуе на човекот и што има за цел да го усоврши неговото знание и неговиот интелект. Обајцата писатели се трудат знанието да биде реално и потполно. Не само това, ами това реално знание да може да се асимилира или барем да допринесе на моралното и интелектуалното усовршуење. По таков начин, това треба позитивно да го обогати човешкиот дух и да го формира карактерот. А това усовршуење,

и по Рабле и по Табуро, треба да биде со упражненија и очигледна настава и, што е важно и општо за обајцата, со дружење со оние кои се подобри од воспитаникот. Според това, воспитанието не би требало да се добива само во училиштето, не би требало да е само на зборови, ами би требало да е жизнено, практично, активно, реално и живо. Тие сакаат да го упростат или поправо да го отстранат схоластичкото и вербалистичкото воспитание од она време. Следователно, тие сакаат да се формира здрав и уравновесен дух во училиштето на самиот живот.

---

*Резюме*

## ФРАНСУА РАБЛЭ И ЭТЬЕН ТАБУРО

Георгий Шоптраянов

В этой статье исследуются отношения между Раблэ и Табуро, двумя писателями из эпохи французского возрождения, и устанавливается влияние первого на второго.

Известно, что в XVI веке очень многие писатели подверглись влиянию Раблэ. В число их входит и Этьен Табуро, но до сего времени не определено, в каком отношении и до какой степени он был под этим влиянием. В этой статье автор ближе подходит к этому вопросу и определяет степень и характер влияния Раблэ на Табуро.

Прежде всего автор цитирует одну эпиграмму, в которой Табуро хвалит художество Раблэ, которого считает учителем и недостижимым мастером. Это является одним из немногочисленных доказательств популярности Раблэ в XVI веке.

Затем автор говорит о сходстве и общих чертах в произведениях обоих писателей, которые показывают, что Табуро воспринял мировоззрение и много характерных особенностей творчества Раблэ, за что получил название „Раблэ Бургундии“.

Вслед за тем автор констатирует, что Табуро, насколько это известно, был первым, который обсуждал вопрос о подлинности *Пятой книги*, говоря, что эта книга, „приписываемая неподражаемому“ Раблэ, является важным доказательством репутации Раблэ в XVI веке и интереса, вызванного его произведением. Кроме того, Табуро взял из *Пятой книги* Раблэ анекдот о том, как Раминагробис „любезно зазывает своих клиентов“. Автор этой статьи доказал и то, что фрагмент *Пятой книги*, в котором отец Фредон даёт односложные ответы на задаваемые ему Паниржем вопросы, дал Табуро повод написать стихотворение с односложным ответом, отличающееся и лучшей поэтической формой.

Наконец автор статьи установил некоторое сходство и точки соприкосновения педагогических взглядов Раблэ и Табуро. Вместе

с тем, сравнивая одну эпиграмму Табуро с некоторыми цитатами из произведении Раблэ и Монтэня, установил сходство принципов педагогических взглядов этих трёх писателей. Принимая во внимание то обстоятельство, что эпиграмма Табуро появилась в печати в 1585-ом году, а цитированный текст Монтэня в 1587-году, с большей вероятностью можно предположить, что Табуро скорее под влиянием Раблэ, чем Монтэня, и поэтому Табуро в большей степени является писателем педагогической школы Раблэ, чем Монтэня.

*Résumé*

## FRANÇOIS RABELAIS ET ETIENNE TABOUROT

par

*Georgi Choptrajanov*

L'auteur de cette étude sur *François Rabelais et Etienne Tabourot*, étudie les rapports entre ces deux écrivains de la Renaissance française et détermine l'influence de Rabelais sur Tabourot, faisant ainsi une contribution à l'étude de la réputation et de l'influence de Rabelais au XVIe siècle.

On sait que l'influence de Rabelais sur ses contemporains et sur les générations qu'il ont suivi a été très grande et très forte. Nombreux sont les écrivains qui ont été sous l'influence de l'art rabelaisien. Il est vrai qu'on a mentionné Etienne Tabourot et on l'a rangé parmi ceux qui ont suivi l'auteur de Gargantua, mais on n'a pas expliqué, d'une manière précise, dans quel sens et jusqu'à quel point Tabourot est resté sous l'influence de Rabelais.

D'abord, l'auteur de cette étude cite un épigramme de Tabourot, dans lequel celui-ci fait un éloge de l'art de Rabelais, qu'il considère comme un maître, une puissance créatrice qu'on ne peut surpasser. C'est une des preuves peu nombreuses qui montrent la réputation de Rabelais au XVIe siècle.

Puis, faisant l'exposé des ressemblances et des traits communs à ces deux écrivains français, l'auteur de cette étude a constaté qu'ils se ressemblent par le devoir qu'ils se sont fait de propager les connaissances scientifiques et littéraires de leur temps. Il a constaté aussi que ces deux écrivains, afin de rendre leur oeuvre plus accessible au grand public et la rendre aussi plus attrayante et plus compréhensible aux masses populaires, ils y ont melé des éléments narraitifs populaires et des histoires piquantes, si fréquents dans les ouvrages de ces deux écrivains. Vraiment, les *Bigarrures*, les *Escraignes dijonnoises* et les *Apophtegmes du sieur Gaulard* sont pleins d'esprit rabelaisien, d'humour sous forme de plaisanteries et de saillies bouffonnes, comme elles abondent dans l'»énorme« Gargantua, ce qui montre que Tabourot, là aussi, est sous l'influence de Rabelais. C'est, sans doute, pour cette raison que Tabourot fut surnommé »le Rabelais de la Bourgogne«.

A l'instar de Rabelais, qui a créé Gargantua, Tabourot, dans son recueil intitulé *Contes facétieux du sieur Gaulard*, invente de toutes pièces le personnage de Gaulard et lui prête une série de plaisanteries, de facéties, de contes libertins etc., de sorte que l'esprit et l'art de ce recueil rappelle bien la conception et l'art de Rabelais. On n'y trouve aucun emprunt direct, mais il fait souvenir de Gargantua par l'esprit qui l'anime, esprit plein de verve populaire, de rire léger et de satire mordante. On peut constater aisément que le même souffle fait vibrer la trame de leurs oeuvres.

Dans la suite, l'auteur de cette étude, en examinant les rapports entre les deux écrivains en question, constate que Tabourot est le pre-

mier, autant qu'on puisse l'assurer, qui ait traité de l'authenticité du *Cinquième Livre,* disant que ce volume est »attribué à l'inimitable« Rabelais, fait important pour la réputaton de Rabelais et l'intérêt que Tabourot potrait à l'oeuvre du maître.

D'autre part, Rabelais a exercé une influence directe sur Tabourot, qui a tiré parti dans ses *Bigarrures* de l'anecdote de Raminagrobis du *Cinquième Livre* qui »gentiment invitait ses clients«. L'auteur de cette étude a demontré aussi que le passage du *Cinquième Livre,* ou le frére Frédon donne des réponses monosyllabiques aux questions qui lui sont posées, passage qui est le plus intéressant et le plus amusant de tout le livre, a inspiré Tabourot qui, après avoir emprunté les mêmes éléments d'une nouvelle de Bonaventure des Perriers, a composé une poésie à réponses monosyllabiques, qui est d'une meilleure forme poétique.

Au cours de cette étude l'auteur a montré aussi certains points de contact entre les idées pédagogiques de Rabelais et de Tabourot. L'auteur a démontré que Rabelais et Tabourot, étant donné leur rôle d'humanistes et de propagateurs d'une nouvelle méthode d'éducation progressive plus efficace, sont tous deux ennemis du système scolastique et exigent que l'on introduise dans l'éducation ce qu'on appelle maintenant la méthode concrète d'enseignement, qui rendra l'élève apte à la vie pratique et qui développera en lui l'intelligence et l'esprit critique. Par le rapprochement d'un épigramme de Tabourot et de divers passages tirés de l'oeuvre de Rabelais et de Montaigne, l'auteur de cette étude a fait ressortir les idées essentelles et des vues pédagogiques identiques chez ces trois écrivains qui, au XVIe siècle, ont traité de problèmes pédagogiques. Etant donné que l'épigramme de Tabourot est rédigé en 1585 et le passage cité des *Essais* de Montaigne en 1587, il faut abandonner l'idée d'une influence de Montaigne et affirmer que Rabelais seul a pu l'exercer. C'est ainsi que, après avoir examiné les faits rapportés dans cette étude et ailleurs, on est enclin à affirmer que l'influence de Rabelais et plus grande que celle de l'auteur des *Essais* et que, par suite, Tabourot, au point de vue pédagogique, appartient plus à l'école de Rabelais qu'à celle de Montaigne.

# ЗАГУБАТА НА ИНТЕРВОКАЛНОТО *В* ВО ЗАПАДНО-МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ

од

БЛАЖЕ КОНЕСКИ

Загубата на интервокалното *в* е една од основните карактеристики на западномакедонскиот дијалект — покрај третосложниот акцент, јасниот изговор на неакцентираните самогласки и преодот $х > в, ф$. Позната е географската распространетост на оваа појава, што од говорите со третосложна акцентна система ги остава незасегнати само галичкиот, ограничен на неколку мијачки села, и велешкиот, кој што и овдека, како и во други случаи, се опира врз вардарските и источномакедонските говори. Од друга страна, загубата на *в* интервокално е одразена во леринскиот, еден говор со второсложна акцентна система.

Губењето на извесни звучни согласки во интервокална положба е, општо земено, појава што ја знаат сите македонски говори, и не само западните. Причината е за тоа брзиот говор, во кој што од споменатата појава ќе се засегаат само зборои со многу честа употреба, така што често стига да се преметне сосем лабаво зборот, и пак да има разбирање. На пр.: *да̑м – дајш, кла̑м – клајш, ја̑м – јајш, изе̑ам – изејш, гле̑ам – глеаш, о̑ам – ојш, по̑ам – појш, зе̑ам – зејш, војца, зај – сонце, кај, ота̑ј – отај, двајсе. коа, никоаш, моам – мојш, лајца, дојсам – дојсиш*, и сл. Особено е ова голтање карактеристично за долновардарските говори, во кои што темпото на говорењето е многу брз, но сите изброени примери им се наполно својствени и на западномакедонските говори. Несомнено дека и извесен број примери со загубено интервокално *в* можат да се објаснат по истиот начин. Тоа ни го покажуе изговорот *праам, стаам* (покрај *правам, ставам*) во велешкиот и други наши говори што инаку не ја познаваат загубата на *в*. Но при *в* интервокално во западнома-

кедонското наречје ние имаме процес многу подлабок, со поголем опсег и резултати, што има до извесна мерка паралела во загубата на интервокалните *х* и *ј* во македонските говори, и што бара специално објаснение за условите под кои што се извршил.

Да го обележиме прво опсегот на оваа појава. Интервокалното *в* се загубило во овие случаи:

1. *Во одделни зборои.*

а) Кај именките: *биол, биолица, гла̄, глај, гоедо (и гојдо), гојдар, гојдарник, гаол, јаор, појасмо* (од *повесмо), наора (навора < нафора), неола, чоек.* Овие примери им се општи на сите западномакедонски говори, во кои што интервокалното *в* се загубило. Збороите пак *неста (невеста), дејче (девојче), поели (повели), жиот (живот)*, се ограничени на одделни говори.

б) Кај следните глаголи: *ко͡ам – којш, сно͡ам – снојш, то͡арам – тоараш* и *тоариш, прогбрам – прогбриш, иста̄м – истајш, оста̄м – остајш, заба̄м – забајш, пра̄м – прајш, лига̄м – лигајш, спула̄м – спулајш, пцојсам — пцојсаш.*

Покрај *ко͡ам* имаме: *ко͡ач, нако͡ална, ко͡ачница;* покрај *то͡арам-то͡ар*, покрај *одгбрам, разгбрам – одгбр, разгбр* Спроти зборот *со͡алка* соодветниот глагол денеска е загубен.

в) Кај: *тоа, појке.*

2. *Во завршоци.*

— *вина: полојна, смрекојна, убајна* и сл. Овдека *в* е запазено кај именките *новина, здравина, правина*, (но и *праина*), поради етимолошката врска со *нов, здрав, прав.*

— *вица: суројца, Петкојца, капајца, секајца, Петрејца* и сл.

— *вец: трговец, Оревоец, Бороец* и сл.

— *ва: осно͡а, напра̄, супра̄, потста̄, црне͡а, смрде͡а* и сл.

— *ван: јорго͡ан.*

— *вар: воло͡ар.*

— *виште: зимоиште, чудоиште.*

— *вен: олоен.*

— *вит: лекоит, векоит, жалеит.*

— *ови, еви* (наставка за множина од м. р.): *деној, ножеј* и сл.

У трисложните или многусложните придавки на – *ов, ав,* – *ев: готов – гото́јо, го́то͡а, го́то̄, го́тој; у́лав – ула́јо, у́ла̄, у́ло̄, у́лај; Петрев – Петрео, Петреа, Петреј итн.* Инаку у еднносложните: *нов – нова, ново, нови; прав – права, право, прави.*

Нешто поособено имаме у итеративните глаголи изведени со наставката — *ва* —. Имено, од нив живеат напоредни форми со и без *в* од наставката: *направам, праваш* — *напрам, напраш, оставам* — *оставаш, остам* — *осташ* и сл. Поготово *в* не се губи никогаш во 3 л. мн. сег. вр. и импф., каде што тоа треба да оддели три самогласки што инаку би се нашле една до друга (*напра́ват, напра́ва* и сл.) Секогаш имаме само *изброваш* — *изброваш, пребровам* — *прѣброваш, постовам* — *постоваш*, зашто инаку во 1 л. би совпаднала итеративната форма со свршената (*изброам, избројам*). Имаме значи случаи кога до извесна степен се запазило *в* поради чувството за неговата морфолошка функција во суфиксот — знак за итеративност и поради извесни фонетски услови.

Тоа е причината што *в* се пази и во членската форма — *ов, ва, во, ве: женава, детево, жениве;* во селскиот говор може да се чуе и: *жена̄, детео, жение.*

Одовдека е јасно дека во завршоците било основно засегнато од процесот на губењето она *в*, што ролјата на морфолошки чинител во дадениот завршок му била сосем избледнета.

Со ова што се кажа може да се има претстава за случаите каде што *в* се загубило, за опсегот на оваа појава во западномакедонските говори.

Да се наемеме сега, поблиску да ги разјасниме причините за губењето на *в*.

Со ова прашање се беше позабавил Милош Ивковиќ во својата статија „La chute du *v* en macédonien occidental (Revue des études slaves II, 1922, pp. 80 85). Ивковиќ претполага дека за развитокот на едно билабиално *в*, кое што треба да се земе како претходна степен за полната загуба на *в* во познатата позиција, спомогнала редукцијата на неакцентираните вокали, која што, според него, им била присушта и на западномакедонските говори, еднакво како и на југоисточните. Покажано на пример, тоа би значело дека за формите *чоѣк, гла̄, ѓаол, волој, вдоица, негоа* треба да се претпостави степента: *чувék, глъвá, ѓáвул, вóлуви, вдувúца, нéгува* — каде што во соседство со *у* и *ъ* од редуцираното *о* и *а* лесно можело да се развие билабиален изговор на *в*. Ивковиќ вели:

„Les voyelles réduites ont changé leur timbre et sont devenues fermées, et *v* s'est progressivement transformé en phonème de transition *u̯* entre la voyelle fermée et la voyelle suivante ou précédente qui était ouverte: *néguva* > *negu̯u̯a, jávur* > > *jau̯ur*, etc., de même que dans ces parlers, après l'amuissement de *h*, il c'est développé à l'intervocalique un phonème de

transition *u̯* ou même *v* dans des cas comme *uvo* de *uho*, *pazuva* de *pazuha*, etc. Quand ensuite ces parlers, à la place des voyelles réduites, ont commencé à développer des voyelles de timbre ouvert, il est tout à fait naturel que *u̯* ait disparu comme devenu inutile.“ (с. 83–84).

Противно на Облака[1]), кој што го разгледуе губењето на *в* во врска со губењето на *х*, *г*, *д* во западномакедонските говори, Ивковиќ ја зема оваа појава наполно изолирано. Тој не може да приеме дека сме имале еден општ процес на слабење изговорот од *в*, зашто во таков случај се праша: „comment se fait-il alors que *v* ne se soit pas amui partout, ou du moins partout en position intervocalique?“ (с. 81). Меѓутоа баш овдека би можело арно да послужи паралелата со развитокот на *х*. Зашто, несомнено е дека загубата на *х* резултира од неговиот сè понеинтензивен изговор, до моментот кога тоа стануе само издив, и сепак не насекаде се загубило *х* без никаква трага, ами на крајот од зборот и во средината при согласка тоа преминало во *в* (пор. *леб*, *арно*, *снаа* и *грав*, *мувла*, *вешва)*. Има, значи, и други услови што го модифицираат процесот на слабење артикулацијата од *х*. Затоа, ако претположиме дека по едно време сме имале општ развиток накај слабење изговорот од *в*, тоа уште не значи дека таквото *в* морало насекаде да се загуби. Треба да ги бараме причините зошто имено во тие и тие случаи да станала таа појава. Ивковиќ ја гледа тука причината, како што знаеме, во потемнуењето изговорот на вокалот пред или зад *в* што се загубило.

Критикуејќи ја таа поставка на Ивковиќа полскиот лингвист Малецки[2]) го поставуе прашањето зошто требало баш да биде *в* зад *у* за да се загубело. „Przykładów rozwoju *w* na *u̯*, a w dalszym ciągu na zero fonetyczne, właśnie po *o* możnaby znaleźć sporo w różnych stronach Słowiańszczyzny“ — вели Малецки (ib. 117). Тој го наводи развитокот на *в* во некои црмнички села (Црна Гора), во случаите како: zetȍii, popȍii, zglobȍii || zglobȍu̯i итн. (ib. 117). Освен тоа Малецки укажуе на фактот што билабиално *в* не се развило баш во оние говори каде што имаме денеска силно изразена редукција на самогласките: „Jeżeli *v* zanikło dlatego, iż znalazło się między samogłoską zwężoną (zredukowaną) a otwartą, to dl - czegóż w gwarach pd.-wschodnich utrzymuje się typ *pópuve*, *guvédo* . . . . , a nie rozwija się na *pópuu̯e*, *guu̯édo*, a w dalszym ciągu na *pópue*, *guédo*, czy też *pópoi*, *goédo*“ (ib. 117).

Слабите страни на теоријата од Ивковиќа, според која што би сме имале прво редукција на самогласките при експираторен акцент на старото место, па после префрлање на ак-

[1]) Macedonische Studien, Wien 1896, с. 75-76, 77-79, 108.

[2]) M. Małecki, Drobiazgi z Macedonji, Lud słowiański III, 1, 1933 с. 114-119.

центот на денешното негово место и повторно отворање на редуцираните самогласки, и најсетне губење на *в* — ќе се видат веднаш ако се прашаме за времето кога се одвивала вопросната промена, т. е. ако ја поставиме неа во онаа историска опстановка каде што вистински стануела, за што денеска располагаме со извесен материал.

Јазиковите факти што ни ги предлагаат во овој поглед кодиците на македонските манастири од XVI - XVIII в. издадени од А. М. Селишчев[1]), ни сведочат дека тоа е процес „недавнего времени". „Записи Слепченского помянника XVI века не представляют указания на этот процес" (ib. 111). Според тоа губењето на *в* треба да почнало најрано од половината на XVI в., а да се завршило во XVII в. кога уште можело да се јавуат напоредни форми со и без *в*. „Несколько позднее, в XVII и XVIII веках, в Македонии сочетания с утраченным *в* были. *Крушеани* — в записи XVIII в.; Лєкоєць ѿ Прєпа в записи XVIII в. (ib. 111).

Во едно писмо од Крушово, од 1637 г. (објавено во *Минало* I, III, с. 290 - 292) наоѓаме неколку форми со загубено *в*: *Секулоика*, *Секулоикъ*, *чоекъ*, *забаиште*, *забамъ*, *осшаиште*. Што значи дека можеме да примиме оти овој процес се извршил конечно во текот на XVII в. Во текстот на Даниловиот четиријазичник од крајот на XVIII в. ние ја имаме веќе наполно одразена загубата на интервокално *в*.

Меѓутоа, во сите овие текстои со кои што располагаме, ние немаме ниту трага од редукција, која што, според Ивковиќ, би требало да станала непосредно пред губењето на *в*. Една така важна црта би си пробила пат, дури и воваков случај кога материалите ни се ограничени по обем и содржина, толку повеќе што тие и во друг поглед даваат надежни указанија за живиот говор. Знаеме дека и во сосем кратки приписки од говори што ја познаваат редукцијата, таа јасно се има одразено.

Паралелно со губењето на интервокално *в* се развива во западномакедонските говори и процесот на губењето на *х*. Фактите од македонските поменици укажуат и овдека на XVII в. како на време кога треба да го претположиме завршен тој процес (пор. Селишчев, ib. 113). Примерот пак ѿпаа (име на едно ресенско село) од Слепченскиот кодик, покажуе дека допрва по XVI и почетокот на XVII в. (од кога што датира тој напис) треба да го бараме времето кога фатило да се губи и интервокалното *ј* во истите говори (пор. денешната форма за споменатото село *Оџаа* (ib. 114), или: *оваа*, *шаа* покрај *шаја*, *знаам*, *шраам* и сл.). Што значи дека сме имале напоредно губење, иако во различна мерка, и со извесни разлики од еден говор до друг, на три гласа:

[1]) А. М. Селищев, Македонские кодики XVI - XVIII веков, София 1933.

устен – *в*, небен – *j* и заднонепчен – *х*. Во сите три случаја има, разбира се, специфичности што не бидуе да се испуштаат од предвид, ами треба поодделно да се проследат. Но очевидно е исто така дека ние не можеме да ги оттргнеме еден од друг овие процеси и да ги разгледуеме изолирано, како што прави Ивковиќ во однос на развитокот на *в*.

Комплексноста на овие појави ќе истапи особено јасно пред очи ако си спомниме дека *х* во краесловна положба и во средината на зборот при согласка преминало во *в* (пор. *грав*, *бев*, *мувла*, *ветва*, *болва* итн.). За овој преод имаме пример уште во споменатото писмо од 1637 година во написот *зедовте*. Тој факт претполага за времето кога стануеле овие промени не интензивно лабио-дентално образуење на *в*, ами напротив лабав негов изговор, со кој што можел многу лесно да совпадне изговорот на слабото, придишно *х* во спомнатата позиција. Во ист. мак. говори, каде што *в* се пази во интервокална положба, немаме ни преод *х* > *в*, ами или сведуење на *х* до еден одвај уловим придив или негово исчезнуење при удолжавање изговорот на претходниот вокал: *бе*ˣ – *бē*, *бēме*. Но затоа во тие говори имаме во извесни случаи преод *х* > *j* (*чејли*, *нијни*), што пак и од друга страна ја поткрепуе нашата мисла.

Та така ние се враќаме пак на тоа што беше искажано од Облака (а што и Малецки го наоѓа за сосем природно, ib. 115), имено дека за времето кога се губело *в* во одредена позиција, за него бил карактеристичен општо слаб изговор. Како што рековме, од таква пасивна артикулација биле обватени во истото време и *х* и *j*, што на сиов случај му дава карактер на едно длабоко поместуење во консонантната система на зап. мак. наречје. Ако ги земеме овдека предвид и сите други случаи, спомнати погоре, каде што се губат звучни согласки, ние ќе добиеме претстава за една општа тенденција на зап. мак. говори кон пасивен изговор на согласките, и дури во специални случаи кон нивна редукција.

За поткрепа на тоа дека кон XVI век сме имале во зап. мак. говори *в* од слаб интензитет, можат донекаде да послужат и некои други одделни факти одразени во записите на нашите кодици. Познато е имено дека *в* се изгубило во македонските говори и во извесни согласни групи, во случаите како: *сиот*, *земам*, *тор*, *торник*, (*втор*, *вторник*), *сторам*[1]), *ројсто*, *пленсто*; во охридскиот говор и *ре* м. *вре* (*бре!*), *рајче* м. *врајче*. За имињата на селата Глишиќ (Тиквешко) и Житоше (Прилепско) Селишчев констатира дека „в записях Слепченского помянника XVI в. эти названия переданы с *в* перед *ш*: Глив<sup>s</sup>шиќ, Житовше“ (ib. 111). Освен тоа во списокот на имињата од истиот споменик го наоѓаме името

[1]) Пор. Цоневъ, Описъ (с. 125): се стори (во приписка од 1530)

*Торника* (м. *Вторника*) (ib. 121 и 60, на копијата). Треба да придадеме овдека и дека *в* се губи редовно во зап. мак. говори пред наставката -ски во презимињата и придавките од имињата на места: *Трајкоски, Петрески, кически* и сл. Нажалост оваа категорија не ни е претставена во записите на помениците. Но сепак, макар и единични, интересни се овие написи од поменикот на манастирот Матка: „плати бжна попо^в^ска“ (ib. 35) и „игѹма(н) маркоски“ (ib. 44). Второв Селишчев го датира од XVII – XVIII в. Земени особено овдека предвид сигурните написи како *Житовше* и *Глившиќ*, може да се поврзе губењето на *в* пред спирантите *с* и *ш* со времето кога општо во зап. мак. говори се развива пасивен изговор на *в*, кој што доведуе до негово губење и во интервокалната положба.

Ние досега се запознавме со случаите каде што се губи *в*. Но за да дојдеме надокрај треба да си го разјасниме и другото прашање — каде *в* не се губело? Списокот на примерите со запазено *в* го даваме овдека според гласовните групи во кои што тоа се наоѓа.

По правило *в* не се губи ако се наоѓа зад *и*: *нива, слива, боливач, покривач, скоривам, покривам, жива, живо, живи, крива, криво, криви, брлива, брливо, брливи* итн. Одземка чини *биол, биолица*. Изговорот *живот* е пообичен од *жиот;* се слуша *здрожио* покрај *здроживо*, во поздравот. Во прилепската форма *коприи* (м. *коприви*) имаме поскоро замена на една наставка со друга (во другите зап. мак. говори: *коприви*).

Најчесто, *в* се пази и зад *е*: *врева, трева, лева, лево, леви, вревам – вревиш, кревам – креваш, покревам, се поревам-се пореваш, Стеван, плева, натпревар; девер, деверче, девет, невен, Невена, невеста, невевче, превез, наклеветам.* Изговорот *неста, неста* е, како што рековме, ограничен само на извесни говори (преспанскиот, струшкиот, полошкиот).

Зад *а* се пази *в* во вакви случаи: *крава, мрава, нава, тава, слава, става, кавал, краваj(че), навал, завал, таван, ставам – ставиш, шавам – шаваш, шчавам – шчавиш, права, здрава* (пор. спроти ова: *гла̄, напра̄);* поретко во групата *-аво-*: *Завој* (село), *завор, бравос, здраво, право* (понекогаш и *здрао, прао).*

Иако зад *о* губењето на *в* е редовно, можеме да наброиме неколку примери каде што тоа тука сепак се зачувало: *овен, овес, Нове, Новак, нова, ново, нови, новина, ковил, повит, повик, повој, повојница.* При *повој* треба да ја имаме предвид врската со глаголот *повијам, развијам;* при *повик* со *викам.*

При *у*, *в* се чувало: *гувеам*, *чувам*, *дувек*, *ѓувез*, *ѓувеч*, *левучар*, *главуш*. Впрочем во овие групи имаме дури и појава на ново *в* како преоден глас, во случаите каде што исчезнало *х*: *уво*, *глува*, *мува*.

Од овој преглед упадлив е фактот дека *в* зад предните вокали *и*, *е* општо се пази. Од друга страна, не помалку упадливо е дека *в* се загубило најчесто во соседство со *о*. Еве ги групите во кои што тоа исчезнуело: *-ове-*, *-аво-*, *-ево-*, *-ова-*, *-ови-*, *-ава-*, *-ави-*, *-ева-*, *-еви-*. При тоа во повеќето случаи каде што имаме групи без *о*, се работи за такви категории, каде очевидно можела да дејствуе аналогијата од страна на паралелни групи со *о*. Пор.: *суројца: кайајца*, *црнејца; гошој*, *негој: убај*, *Пешреј; оснoј: найрај*, *смрдеј* итн. Во секој случај можеме слободно да кажеме дека испаѓањето на *в* во групата *-ева-*, *-еви-* се должи наполно на аналогијата, имајќи ги предвид примерите со запазено *в* во овој случај (в. горе). Одовдека е јасно дека за развитокот на билабиален изговор на *в* пред неговото полно исчезнуење, пресудно било соседството со *о*, додека при предните вокали *е*, *и* артикулацијата на *в* била секогаш поинтензивна. Треба да приемеме дека нашето *о* било силно лабиализирано, што допринесло за развитокот на соседното *в* накај билабиално. На тоа укажуе и денешниот карактер на *о* во зап. мак. говори, каде што тоа во двесложни зборој, при продолжен акцент, покажуе, особено во селските говори, дури и извесна дифтонгизација (*о* > $^{у}$*о*; в. такви примери и кај Ивковиќ, ib. 81: *v$^{u}$ôda*, *n$^{u}$ôsiš*, *k$^{u}$ôza*, *r$^{u}$ôsa*). Не треба, значи, причината да ја бараме во некаква осетна квалитетна разлика меѓу акцентираното и неакцентираното *о* (или дури *а*, како што прави Ивковиќ), ами во самиот негов карактер, што бил општо глас силно лабиализиран. Таму каде што пред *в* се наоѓале предните вокали, особено *и*, тие го неутрализирале до извесна степен лабиализирувачното влијание на *о* врз *в*. По таков начин, јасно е дека треба да разликуеме одредени позиции во зборот, каде што *в*, зависно од околните гласои, можело да има и различни нианси во својот изговор. Нема потреба да претполагаме дека при слабеењето на *в* морало насекаде да се стигне до полн билабиален негов изговор. За него била карактеристична општо пасивна артикулација, која што во одредени услови, посочени погоре, одела и до наполно билабиално *в*. Имајќи го тоа предвид, ние ќе се запазиме овдека од секакво упростуење на работите.

Но како да се одговори сега на прашањето, зошто *в* не се загубило сегдека дури и кога се наоѓало меѓу самогласките *о* и *а*. Така покрај единичното *гла̄* имаме *крава*, *мрова*, *сшава*, *шава*, *шчава* и сл.; покрај *йрам* – *йрајш: главам* – *главиш*, *давам* – *давиш*, *јавам* – *јавиш*, *оздравам* *оздравиш*, *сшавам* – *сшавиш*, *шчавам* – *шчавиш* (т. е. повеќе такви

глаголи со запазено одошто со загубено *в*); покрај *уба*, *го-шоа-ј*: *йрава*, *здрава*, *нова* (пор. примерите дадени погоре во двата прегледа).

Малецки, опирајќи се врз податоците од А. Мазона за леринскиот говор, го бара тука објаснението во тоа што процесот уште не бил завршен.

„Ponieważ zanik *v* nie należy do procesów skończonych, lecz *szerzących się*, więc nic dziwnego, że nietylko nie objął w równej mierze wszystkich osobników, lecz także nie potrafił rozszerzyć się na wszystkie pozycje interwokaliczne" (ib. 118).

Ова указание, кое што за нас е важно во однос на леринскиот говор, не може да се однесе и на сопствено зап. мак. наречје, во кое што процесот бил знаеме кога извршен и наполно изразен и во првиот печатен македонски текст — Четиријазичникот на Даниила — во ваков обем каков што и денеска го предлагаат зап. мак. говори.

На извесна трага можат да нѐ наведат придавските форми, цитирани погоре, каде што во трисложните зборои *в* се загубило, додека во двосложните, непосредно по акцентот — се пази (*гóшоа* ама *нóва*). Не е ли оддалеченоста од акцентот еден од условите за да се загуби *в*? На тоа прашање можат да фрлат јасност следните форми, запишани од мене во прилепскиот говор: *колкáва*, *колкáво*, *колкáви*, но — *кóлкā*, *кóлкō*, *кóлкāј*; *шолкáва* итн., но — *шóлкā* итн.; *онолкáва* итн., но — *онóлкā* итн. Јасно е имено одовдека дека оддалеченоста на *в* од акцентот била еден од условите за неговото губење. Што значи, дека на пр. во формата *гошоца*, *в* се загубило дефинитивно допрва кога во зап. мак. наречје се извршил тука преметот на акцентот на третиот слог од крај: *гошоца* > *гóшоа*. Да забележиме дека во овој поглед има полна паралела со губењето на интервокалното *ј* во прилепскиот говор. Пор.: *шаја* (и *шаа*) но само: *овā*, *онā*; *даја* (од *дај ја*), но: *осшā* (од *осшај ја*).

Да видиме сега доколку може во конкретните случаи да ни послужи горното објаснение. Интересен материал даваат и цитираните веќе глаголски форми. Така имаме *сшáвам* — *сшáвиш*: *óсшāм* — *óсшāјш*; *дáвам* — *дáвиш*: *ýдāм* — *ýдајш*. Сосем спрема овој однос имаме и *вáдам* — *вáдиш*: *ѝзвāм* — *ѝзвајш*. Затоа и при објаснението на формите како *йрāм*, *коам* и сл. треба да ги имаме пред очи нивните сложени форми, како *нáйрāм*, *зáкоам* и сл., каде што акцентот преминуел на префиксот. Се разбира, тука не треба да се испуштаат од предвид и сите други околности што во еден определен случај можеле да допринесат за губењето на *в*. Ние споменавме веќе дека честата употреба на зборот *йравам* на пример, довела до губењето на *в* тука и во оние говори

што инаку не ја познаваат појавата што ја опишуеме. Така можело да биде и кај *ковам* и сл., поготово што во групата *-ова* бил особено слаб изговорот на *в*.

Во секој случај е показателно дека *в* не се загубило токму во оние неколку глаголи што не знаат за префиксација во нашите говори. Такви се *главам — главиш*, *јавам — јавиш*, *шчавам — шчавиш*. Таков е денеска, што е многу интересно, и глаголот *ставам*, кој што во нашите говори иде со специално значење: *ставам синија*, *ставам за ручек* (инаку *клам*). Тоа што овој глагол ја загубил врската по значење со изведените од него *истам* и *остам*, станало причина што во него се запазило *в*, а не испаднало како во *прам*. Во глаголот *давам — давиш* (покрај *удам — удаеник*), *в* се запазило дека инаку тој би совпаднал по форма со глаголот *дам — дајш (дадам — дадиш)*. Јасната етимолошка врска со зборот *здрав*, *здравје* го спречила испаѓањето на *в* во *оздравам*, *оздравен*: И глаголот *главам* не се асоцира со *гла*, но затоа имаме друг глагол *ошумоглам*, каде што врската по значење е јасна.

Од ова сметам дека е очевидна ролјата што ја игра акцентот, т. е. неговото место, во повеќето од категориите со загубено *в*, како што се: *прам — напрам* и сл., *коам — закоам* и сл., *трговец* и сл., *осноа*, *напра*, *црнеа* и сл., *лекоит* и сл., *олоен* и сл., *деној*, *ножеј* и сл., *готоа*, *ула* и сл. Горните примери покажаа дека за групата *-ава-*, *-ави-* спомнатиот услов бил очевидно задолжителен.

Нешто подруго гледаме кај категориите како: *полојна — полојната*, *убајна — убајната*, *суројца — суројцата*, *секајца — секајцата*, *чудоиште — чудоиштето*, бидејќи тука имаме загубено *в* зад самиот акцент. Јасно е дека овдека процесот се почнал од формите со завршок *-овина*, *-овица*, каде што *в* можело особено да добие слаб изговор. При префрлањето на акцентот на неговото сегашно место (*половина* > *половина*), силниот акцент на третиот слог открај го привлекуе во дифтонгично образуење вокалот *и* од следниот, слабо интониран, слог, со што се дава последниот потик за исчезнуењето на билабиалното *в* тука. Примерите од охридскиот, струшкиот и преспанскиот говор, како *водејнца — водејнцата* (во тетовскиот дури *воденца-воденцата*), *топејнца*, *трчајнца* и сл. можат добро да го поткрепат тврдењето за ролјата што ја играл силниот третосложен акцент, при кого слогот зад акцентот бил од многу слаб интензитет, за губењето на *в* (овдека на *н: воденица*), и слевањето на двата слога во еден дифтонгичен слог. Како што спомнавме и порано, *в* во сите овие завршоци кај што се загубило, не се чувствуело како носител на некаква морфолошка функција. При тоа треба да имаме предвид дека многу од зборовите

што спаѓаат во последните категории се асоциираат со други форми од истите корени, каде што *в* се загубило во слог оддалечен од акцентот. Така имаме: *татко́јна – та̄ткоа, смреко́јна – смре̄коа, убаі́на – у́ба̄, поло́јна – препо́лоа̄м, јало́јца – јало̄а, суро́јца – су́роа̄, Петко́јца – Петкоа̄* и сл. Ние можевме да се увериме дека аналогијата дејствуела во овој коплекс од појави решително.

Особено јасно истапуе важноста на силниот акцент при губењето на *в* ако ги земеме предвид случаите каде што *в* е зачувано и по *о, а*. Тоа се имено сѐ двосложни збории (в. горе). Карактеристичен е и овдека односот: *пцо́јсам, го́едо, прогѓрам: по́вит, ко́вил, о́вен, о́вес; Но́аци* (село): *Но́вак; нао́ра: за́вор; наа́пра̄: кра́ва*. Сето тоа значи дека во двосложните збории, гласот, кој што на првиот слог е благ и продолжен, допринесуел за запазуење на следното *в*. Сосем поинаку е, како што видовме, при силниот третосложен акцент. Имињата на селата *Подино, Леуново, Л'орека, Мажичишта*, кои што во постара форма гласеле *Поводино, Лева река, Левуново, Мажовичишта*[1]) покажуат дека *в* можело да се губи во збороите со трисложен акцент не само зад, ами и пред акцентот. Интересна е формата *Л'орека* (име на село во Преспата), која што се добила по следниот пат: *Левареka > Леа́река > Лја́река, Л'арека* (во преспанскиот говор групата *еа > ја: се смја*) > *Л'орека* (*о* се пренесло по сека веројатност од формата *леворе́чанец, лево́речки > л'оре́чанец, л'о́речки*).

Двата разгледани услови: 1) *в* во слог оддалечен од акцентот; 2) *в* пред или зад силно акцентиран вокал, покрај дејствуењето на аналогијата меѓу одделните групи, ги објаснуат речиси сите случаи со исчезнато *в*.

Овдека може да се приговори дека во леринскиот говор *в* исчезнуе иако акцентот не е преметнат на третиот слог (*дено́и* и сл.) Ако го земеме тој процес во леринскиот говор како самостоен, тогаш пак ништо не би можел да ни говори против условите под кои што истата појава се извршила пред три века во зап. мак. наречје. Но ние имаме полно право да мислиме дека губењето на *в* во леринскиот говор е ново влијание од посеверните македонски говори. Како што видовме веќе, според тоа што го даваат Мазон и Малецки за тој говор, загубата на *в* во него е процес што уште трае (и е карактеристична за младото поколение[2]). Таа е одразена само во леринскиот говор со двосложна акцентна система (не и во костурскиот), што е јасно од тесната поврзаност на Лерин и Леринско со Битола.

---

[1]) Селищев, ib. 64, 65, 67, 142.

[2]) A. Mazon, Contes slaves de la Macédoine sud-occidentale (Paris 1923), c. 31.

Од сето што се кажа станує полесно и објаснението на губењето *в* и во неколку познати веќе двосложни збора. Освен честата употреба на тие зборои, што е еден важен момент, и во нејзиниот склоп, за објаснението на загубата од *в* во нив треба да ги земеме предвид и овие факти. Кај зборот *гла и чоек*, нивната честа употреба со предлози на кои што преминуе акцентот: *на́ гла̄, преку́ гла̄, по́ гла̄, за́ гла̄, од чоек на́ чоек, шо́ чоек*, (пор. и *не́чоек*). При тоа и многу честата нивна употреба со членската форма *–ов*, *–ва*: *гла́ва, чо́еков* (така и *га́олов*) каде што можел да допринесе и факторот на дисимилацијата. Треба да ја истакнеме и честата употреба на некои од нив во вокатив каде што зборот пак станує трисложен: *чоече, га́оле*. Честата употреба, во вокатив, со извесна милозливост, како што може да се изговара и лично име, била сигурно причината за губењето на *в* во зборот *неста*, кој што покрај тоа не е раширен во таа форма во сите говори (Прилеп, Битола, Охрид: *невеста*). Поради брзото изговарање се губи *в* во поздравот *здрожио* (*здравоживо*). Нешто паралелно имаме и во *жиот*, пак во најзападните говори (но таму и *живот*). Од прилепскиот говор мене ми е познато само *живот*. Како што се гледа, имаме цел сплет од фактори, што за секој еден збор во неговата жива употреба треба да се имаат предвид при објаснението на загубата од *в* тука.

Видовме дека најрано во втората половина на XVI в. треба да го бараме почетокот на процесот за губењето на интервокално *в*. Во македонските кодици ние и во XVII, па дури и во XVIII в. се́ уште наоѓаме написи со *в*. За XVIII в. барем јасно е дека тука имаме чисто влијание на традицијата, исто како и за случаите каде што се пишує *х*. Написите од цитираното писмо од 1637 година ни покажуат дека во тоа време процесот бил многу напреднат, ако не и наполно извршен. Во секој случај првата половина на XVII в. можело да биде времето кога *в* имало уште наполно факултативен карактер, та во еден исти случај можело да се слуша, или да биде образуено со многу слаб интензитет, или и наполно да се губи, како што е денеска случај со нашето *ј*, и во говорот на едно исто лице, во случаите како: *моје, моʲе, мое, ракија, ракиʲа, ракиа* и сл. Од таа состојба се искристализирале резултатите според нам познатите услови, така како што се тие изразени наполно и во првиот наш печатен текст – во Четиријазичникот на Даниила.

Од материалот што се изнесе може да се заклучи дека не во сите зап. мак. говори во сите подробности се извршил еднакво процесот на загубата од *в*. Во одделни случаи имаме тука разлики меѓу говорите. Доста е да го спомeнеме за ова охридското *појли* спроти прилепското *повели*, или *неста, дејче, дејка* од едни говори спроти *невеста, девојче,*

*девојка* од други. За прилепскиот говор јас сум констатирал дека губењето на *в* во членската форма (пор. *дешео, женаа, жение*) може да се забележи во селскиот говор, додека за говорот на градот тоа нешто е непознато. Истата појава ја има забележано Ивковиќ за говорот во Јабланица,[1]) и не можејќи да ја објасни по своето правило, тој се задоволуе да констатира дека тука било исклучок од правилото. Меѓутоа појавата е јасна од тоа што го кажавме погоре за условите кога се губело и пазело *в*.

Да се заклучуе нешто поодредено за тоа во кои говори прво се почнало губењето на *в*, и да ли во извесни други говори за неговиот почеток не бил важен и факторот на влијанието, би било тешко од тоа што досега го знаеме за развитокот на западномакедонските говори. Исто така остануе да се разреши интересното прашање, зошто во галичкиот говор, како во еден остров, овој процес не се изразил и до ден денешен, иако инаку тој говор дели ред важни заеднички црти од поново време со соседните говори, меѓу другото и третосложната акцентуација. Односот на мијаците спрема околното население, и оние особености во галичкиот говор што треба да ги разгледуеме како резултат од извесна одделеност и затвореност на мијачките села, претставуат едно интересно одделно прашање од нашата историја и историска диалектологија. За пазењето на *в* може би допринесол побавниот темпо и растегањето при говорењето во галичкиот говор, кој што се карактеризира со напевност. Во истиот говор не се губи никогаш и *ј* во примерите како: *оваја, онаја.* Во овој ред претпоставки да споменеме и дека во овој говор *х* редовно дава *ф* (*јафна, мафна*), а не *в*, додека таа црта ја среќаваме другаде во градиштата Охрид и Битола, како јасен стремеж за одделуење од „простиот" селски говор.

Нашиот интерес го будат особено следните форми од струшкиот говор: *чвек, швар, гведо, шва, ква,* како и преспанската форма *чек* (од *човек*). На прв поглед тука би сме имале случај да се извршила редукција на *о*, уште пред префрлањето на акцентот, и пред да почнал процесот за губење на *в*. Туку поверојатно искажуе да се земе дека во овие случаи имаме појава понова, настаната откако веќе *в* се загубило. Во самата Струга се слуша и *чоек*, во: *шо чо́ек беше*, т. е. во еден израз кај што зборот *чоек* особено се истакнуе и има особена нијанса во значењето. Во искажаната претпоставка уште повеќе нѐ уверуат овие примери од Струга запишани кај Дримколов (СБНУМ IX, с. 393): *го̄шва̄ша, Сшојанва̄ша, Пешква̄ша, Марква̄ша, буква̄ша, боринво̄шо, оѓва̄ша, дедво̄шо, вујкваша* (покрај *гошо̄аша, Сшојано̄аша* и сл.). По-

[1]) Годишњак задужбине Саре и Васе Стојановића, I, 1934, с. 28.

крај: *сто́јаф – по́стојаф, посто́јафме* имаме и: *стваф, по́стваф, поства́фме, постваѐ*. Според тоа што можеме да го видиме од овие примери, треба да заклучиме дека во струшкиот говор, откако веќе било загубено *в*, настапил процесот на преод *-оа > -ва-*. Дека тука имаме процес попослежен покажуе и местото на акцентот во формите како *готва́та* (не *го́твата*, како што инаку би сме очекуеле). По таков начин ние претполагаме развиток: *чоек > чвек, тоар > твар, тоа > тва, коа > > ква*. Во многубројните форми од истите зборои и во нивната употреба во реченицата можеме да најдеме ред полазни точки за промената *оа > ва*. На пр.: *го́тоа > го́тва, тоа́рено* (магаре) > *тва́рено, за́коа > за́ква*. Показателен е за ова и примерот со глаголот *стојаф* (в. погоре).

Губењето на *в*, како и на ред други согласки во зап. мак. говори, дава заправо почеток за еден нов многу важен процес во нив, а тоа е стегањето на самогласките во непосреден допир од два слога — во еден слог. Колку се далекосежни последиците на тој процес, кој што спрема говорите се врши со различен темпо и понекогаш по различни патишта – може да ни предочи самата преспанска форма *чек* (за некогашното *човек*). Двосложниот збор станал едносложен. Во истиот преспански говор од *тоар* се добило *тор*, од *тоа* — *то*. Прилепскиот говор е позаостанат во овој поглед, бидејќи во него наоѓаме степен *тоᵃр, тоᵃ* (*оа* се слеало во долго отворено *о*; зборот е едносложен). На таа степен се наоѓа во прилепскиот говор и развитокот на групата еа: *смодеᵃ, Митреᵃ* (долго отворено *е*; зборот двосложен). Малуписмените прилепчани, немајќи во азбуката што ја знаат знак за овие слеани гласои, пишуат просто: *тор, сме* (*смеа*), *смрде*. Во струшкиот говор во однос на групата *еа* имаме нешто друго во примерите дадени од Дримколов: *митрја́та, василја́та* (и *васил'ва́та*) (ib. 393), примери што се уште едно посредно указание за преодот *оа > ва*, како нов, наспореден со преодот *оа > оᵃ > о* во спомнатите говори, и настанат од истиот стремеж да се контрахираат двата слога во еден. Преодот *еа > ја* е карактеристичен за преспанскиот говор: *живја, съ смја, бл'а, перја*, (импф. *перea*), *смодја* (им. *смодеа*).

Видовме каков важен услов за губењето на *в* било местото и карактерот на акцентот. На дали можеме, тргајќи од примерите со загубено *в*, да заклучиме нешто поблиску за времето кога се установуела трисложната акцентна система во зап. мак. наречје? Во ваков разрез прашањето се поставуе во статијата на М. Јакимова „Охридскиятъ говоръ". Земајќи ја формата *но́ла* (од *невол'а*) од охридскиот говор, Јакимова тврди дека ако станела тука контракција „при третосложен акцент, зборот ќе гласеше *не́ла*, но бидејќи таа контракција станала, кога зборот се изговарал *нео́ла*, тој сега гласи *но́ла*; акцентираниот вокал заедно со запазуе-

њето на акцентот го запазил и својот гласеж“[1]). Туку дека ова тврдење не може да се прими, ќе се види штом ќе ги приведеме од истиот говор примерите како *ѓол*, *ѓо̄ол* (од *ѓаол*; така запишано веќе кај Спространов, СБНУМ XVIII, с. 530), *чок* (од *чоек*), кои што ни покажуат дека и овдека имаме работа со една контракција од ново време (не треба да ја губиме од предвид и формата *неола̄та*). Дека акцентираниот вокал може да биде асимилиран од соседниот неакцентиран покажуат примерите од истиот говор како: *напре́но*, *осте́но*, или ресенското: *зне́ме*, *зне̄те* (*зна́еме*, *зна́еше*). Контракција од таков вид треба да гледаме и во преспанското *чек*, за кое што како и за *чок* треба еднакво да се земе за излезна формата *чоек*.

Врз основа на написите *се́ло* и *рѣ́ка* (*Ле́ва рѣ́ка*), со таков акцентен знак во записите од Слепченскиот кодик од XVI в., Селишчев вели дека „Возможно полагать, что акцент в говорах западной и центральной Македонии к XVI-му веку был перенесен с конѐчного слога на предпоследний“ (ib. 118). Но инаку тој укажуе на неопределеноста на фактите од тој кодик: „знаки ударения в его записях находятся на разных слогах одного и того же слова“ (ib. 117). По тоа што го заклучивме за губењето на *в* зависно од местото на акцентот, треба да земеме како сигурно дека во времето кога се развивал тој процес, бил преметнат акцентот не само на претпоследниот, ами и на третиот слог од крај. За ова ни сведочи и написот: *да не се забамъ* од цитираното писмо од 1637 г. (Минало I 3, с. 291). Преметот на акцентот не треба, разбира се, да си го претставуеме како процес што се извршил во релативно кратко време и истовремено во сите зборовни категории. И некои денешни говори, каде што тој процес е не наполно одразен (на пр. ќустендилскиот во Бугарија), покажуат дека тој се вршел спрема одделни групи од зборои, прво двосложните. Како краен негов резултат требало да дојде неговото установуење на третиот слог. Важно е да се постави прашањето дали немаме тука извесна потесна поврзаност меѓу процесот на губењето *в* и преметот на акцентот на третиот слог, во смисла дали *в* не се губи непосредно при префрлањето на акцентот на третиот слог, непосредно при образуењето на силен третосложен акцент (*го̄то́ва* > *го̄тоа*, *половѝна* > *поло́јна* и сл.). Во таков случај ние би сме можеле да укажеме на втората половина од XVI в., како на време кога дефинитивно се установуе третосложната акцентна система во зап. мак. наречје. Формите како *водејнца*, *пчејнца* ја поткрепуат оваа претпоставка и ја прават

---

[1]) Извѣстия на Семинара по славянска филология, III, София 1911, с. 233.

сосем веројатна, давајќи паралела за тоа како новиот силен акцент напросто го редуцирал следниот, акцентираниот пред тоа, слог.

По таков начин, можеме да заклучиме дека кон XVI и XVII век се извршуат оние појави што се денеска најкарактеристични за фонетиката на зап. мак. говори, а што ние и во самиот почеток на оваа статија ги бевме спомнале, т. е: установуењето на третосложната акцентна система, загубата на *х* и неговиот преод во *в*, *ф*, загубата на *в* интервокално (покрај јасниот изговор на неакцентираните самогласки). Тоа се цртите што денеска им даваат одредена физиономија на тие говори. Додека за нивното делење еден од друг е општо најкарактеристична замената на ж и на вторичниот ъ (*рака*, *магла; рока*, *могла; ръка*, *мъгла*; *рука*, *мъгла*), што говори за различен нивни пат овдека во една постара епоха, — нивното единство се установуе на прво место со овие нови црти изразени кон XVI — XVII в. Сигурно дека ширењето и затврдуењето нивно речиси во сите зап. мак. говори, па тука и на формите со загубено интервокално *в*, било спомогнато од преселбите на нашето население од втората половина на XVII в., кое што сѐ повеќе отстапуе на исток пред албанскиот натиск. Но ние тука треба да го имаме предвид, за времето за кое што говориме, еден многу поважен фактор за поврзуењето на зап. мак. говори со еднакви нови јазикови црти. Тоа е сѐ потесниот контакт на нашите градишта во врска со разбудениот занаетчиски и трговски еснафски живот во нив. Така се карактеристични за градиштата што преку Битола гравитираат кон Солун некои нови општи црти како што е на пр. *јн* од *њ* (со антиципација на мекоста), прелазот на вокалното *л* во *ол*, наставката *—м* во 1 л. сег. вр.; црти еднакво одразени во Прилеп, Битола, Ресен, Охрид и Лерин.

Врз тој фон треба да се изградуе нашата нова историска диалектологија.

---

*Резюме*


## ИСЧЕЗНОВЕНИЕ ИНТЕРВОКАЛЬНОГО *В* В ЗАПАДНО-МАКЕДОНСКИХ ГОВОРАХ

Блаже Конески

В настоящей работе подвергается критике предположение М. Ивковича (*Revue des études slaves*, II, 1922, 80-85), что исчезновению интервокального *в* в западно-македонских говорах предшествовала редукция неударяемых гласных. Автор, вслед за Облаком (*Macedonische Studien*), рассматривает данное явление в связи с исчезновением и иных согласных в тех же говорах, во первых *х* и *j*. По данным письменных памятников устанавливается одновременность этих процессов (их результаты отражены в начале 17 века). Это свидетельствует об определенном направлении развития западно-македонской консонантной системы в данный период.

Из перечня примеров, где *в* сохранилось в интервокальной позиции и до настоящего времени, видно, что после *и, е* оно только в редких случаях исчезало. Основным условием развития *в* в направлении к неинтенсивному, билабиальному произношению, было его соседство с *о*. В ряде категорий оттуда берет начало действие аналогии, напр. — *каиа́јца, црне́јца: суро̀јца* и т. п.

Решительную роль в полном исчезновении слабого *в* сыграло место ударения. Как это показывают формы *ко̀лкава, о, и: ко̀лка̄, о ко̀лкаj; шолка́ва, о, и: шо́лка̄, о̄, шо̄лкаj; здра̀ва: у̀ба̄; но̀ва: го̄шоа, ове̄н, о̀вес: шр̄гоец* — *в* сохранялось непосредственно за ударением на втором слоге (считая с конца). Подальше от ударения оно уже исчезало. Тут надо иметь ввиду все передвижения западно-македонского ударения: *гла̀а*, но: *на̀ глаа, преку̀ глаа; ко̀ам, ира̀ам*, но: *за̀коам, на̀ираам.*

Кроме того *в* исчезало в третьем от конца ударном слоге и непосредственно за таким слогом: *По̀дино* < *Пово̀дино, суро̀јца,* < *суро̀вица.*

На этом основании выводится заключение, что к второй половине 16 в. была уже установлена современная акцентная система западно-македонских говоров.

В конце работы рассматриваются последствия исчезновения *в* в западно-македонских говорах (различные контаминации и т. п.).


*Résumé*


## CHUTE DU PHONÈME INTERVOCALIQUE *V* DANS LES PARLERS MACÉDONIENS OCCIDENTAUX

par

Blaže Koneski

Dans cette étude l'auteur rejette l'hypothèse formulée par M. Ivkovič (*Revue des études slaves* II, 1922, 80-85), lequel pense que la chute de phonème intervocalique *v* dans les parlers macédoniens occidentaux a été précédée de la réduction des voyelles atones.

Suivant la voie indiquée par Oblak *(Macedonische Studien)*, l'auteur examine le phénomène dont il est question en relation avec la chute d'autres consonnes dans ces mêmes parlers, en premier lieu *h* et *j*. D'après les données fournies par les documents écrits on constate la simultanéité de ces prosessus (leurs résultats se réflètent au commencement du XVIIe siècle). Ces documents témoignent de l'orientation prise par le développement du système des consonnes dans le macédonien occidental au cours de la période précítée.

De l'examen des exemples où *v* se trouve en position intervocalique jusqu'à nos jours, on conclut que *v* est rarement tombé devant *i*, *e*. La raison primordiale pour laquelle *v* s'orienta vers une prononciation amouillie, bilabiale, fut son voisinage avec *o*. Et, dans beaucoup de catégories, il en naquit une action analogique, par exemple: *каиајца*, *црнéјца*: *сурóјца* et autres.

Le rôle décisif dans la chute du *v* a été joué par le point d'accentuation. Comme le prouvent les formes: *колкáва, о, и: кóлкā, ō, кóлкај; ӣолкáва, о, и: ӣóлкā, ō, ӣóлкај; здрáва: уба̄; нóва; гóӣоа; óвен, óвес: шрıоец* — *v* s'est conservé immédiatement après la pénultième accentuée. Si la syllabe accentuée se trouve plus éloignée, la chute s'était déjà produite. Il faut tenir compte de tous les déplacements d'accent dans le macédonien occidental: *глаа*. mais: *нá глаа, ирекy глаа кóам, ӣраам*, mais *зáкоам, наираам*. En outre *v* a disparu dans la syllabe antépénultième accentuée ou dans une syllabe qui suit immédiatement une antépénultiéme accentuée: *Пóдино* < *Повóдино, сурóјца* < *сурóвица*.

D'après tout cela, l'auteur conclut que vers la seconde moitié du XVIe siècle le système actuel d'accentuation était déjà établi dans les parlers macédoniens occidentaux.

A la fin de son étude l'auteur examine les conséquences de la chute du *v* dans les parlers macédoniens (contaminations diverses et autres).

# КЛИМЕНТОВИОТ МАНАСТИР „СВ. ПАНТЕЛЕЈМОН“ И РАСКОПКАТА ПРИ „ИМАРЕТ“ ВО ОХРИД

од

ДИМЧЕ КОЦО

Во Охрид, јужно од „Горни Сарај“, до самото подножје на кулите се наоѓа месноста „Имарет“ каде до денеска стрчат урнатините на џамијата „Султан Мохамед“. Северно од тие урнатини на растојание од неколку метра, во стариот дел на градот, се единствените муслимански куќи, а јужно, источно и западно, се нивите на „Имарет“, кои до пред некое време припаѓаа само на Турци.

Секој Охриѓанин знае, дека во „Имарет“ бил манастирот на Св. Климента — „Св. Пантелејмон“, наречен од месното население „Стар Св. Климент“, за разлика од сегашниот „Св. Климент“, кој од начало бил посветен на Св. Богородица.

По народното предание самата манастирска црква била на место на сегашната џамија, која, според едни, била урната, а според други превртена во џамија. Последните одат до таму да тврдат дека до пред 50—60 години на ѕидовите од џамијата имало трагои од светци. Познато е дека сегашните урнатини од џамијата немаат никаква врска со црква, но поради урнатото кубе, излижаните од атмосферските влијанија орнаменти на џамијата, на некои Охриѓани сигурно им се привиделе како остатоци од фрески.

Од познатите документи што говорат за дејноста и делото на Св. Климента не излегуе и не може да се каже, дека точно на тоа место бил манастирот на Св. Климента. Во опширното житие на Св. Климента навистина стои, дека Климент, освен три великолепни куќи во Девол од кнез Бориса добил во Охрид и Главеница и по едно место за почивка, како и дека Климент построил во Охрид сопствен манастир (Теофилакт), но дали Климент го построил манастирот на подареното место и каде во Охрид било тоа место од житието не може да се разбере. Раководен главно од на-

родното предание, во поткрепа на кое навоѓа индукации во опширното житие како: „место за почивка“ или Климент сакал да живи во својот манастир и поради убавината му, која многу ја сакал, кои одговарат на „Имарет“ и уште повеќе на местоположението на урнатата џамија, потписаниот ги предприе раскопките во џамијата „Имарет“ во Охрид.

Раскопките скоро потполно го потврдиа народното предание и докажаа дека сведенијата што ги навоѓаме при Теофилакта се доста верни. Во житието на Св. Климента, од Теофилката, на страна 64 и 65, стои: „А кога (Климент) виде како тој кнез (Борис) ја украси целата под негова власт



Џамијата „Султан Мохамед“ во Охрид, под подот на која се најдоа ѕидовите на Климентовите цркви.

Бугарија со седум соборни цркви, како шандан седмосвешник да запали со вера — и тој пожела да построи во Охрид свој сопствен манастир. Кон него тој прибави и друга црква што посетне стана архиепископска катедра. И така — продолжуе Теофилакт — во Охрид имаше три цркви: една соборна и две на Св. Климента, кои по големина, и ако многу помали од соборната, но поради својот колцест и валчест вид се многу полични од неа“[1]). Откриената црква во „Има-

[1]) Неизвесно ни е зошто Дворник пишуе во својата книга Les Slaves, Byzance et Rome au IXe siecle, Paris, p. 315 дека црквата на Климентовиот манастир „Св. Пантелејмон“ била голема и дека освен неја, Климент построил уште две други цркви, кога јасно стои во житието какви биле Климентовите цркви и колку цркви построил!

рет“ навистина има „колцест и валчест“ вид, и по размерите заедно со предниот дел на храмот, т. е. „προναος-от“ е мала, а самата црква многу мала. На страница 73 од истото житие читаме: „А светото му и рамно по чест на душата тело . . . — бидна погребано во истиот манастир во гроб што сам тој со своите раце го приготвил од десната страна во предниот дел на храмот“, или, како што стои во житието во „пронаосот“. Во предниот дел на храмот на откриената црква од десната страна во аголот се најдоа два гроба. И двата се свртени кон исток. Гробот во југоисточниот агол е изграден едновремено со предниот дел на црквата, кој дел како што



Олтарната апсида на триконхата

ќе видиме, е построен од Климента како прибавка, затоа што целиот гроб е органски поврзан со прибавката. Другиот гроб е од покасно време, во секој случај од времето по реставрирањето на црквата и тоа по второто или третото реставрирање, затоа што, ќе видиме, црквата била неколку пати реставрирана а ѕидовите на црквата и ѕидовите на овој гроб не се градени едновремено. Височината на овој гроб е до вториот под на предверието, а не до првиот, како што е случај со гробот во југоисточниот агол. Јасно е дека првиот гроб е постар од вториот. Постариот гроб беше покриен само со земја, а поновиот имаше над земјата при главата и обична плоча (другите плочи што го покривале гробот, зашто тој бил покриен не со една плоча, ами со повеќе, не се најдоа).

Во првиот не се најде костур на покојникот, а во вториот се најдоа костури од тројца закопани. За првиот гроб воже да се каже, дека бил направен и по некое време некој закопан. Вака судиме врз основа на следните факти: Од јужната страна, по целата должина на гробот, на височина што одговара на северниот ѕид на гробот, од јужниот ѕид на црквата до јужниот ѕид на гробот има еден слој од хоросан, на кој горната страна е мазна, рамна. Таа рамна страна служела како лице на тој дел од гробот. Над рамната страна јасно се гледа друг слој од хоросан што преку источната ја сврзуе северната со јужната страна од гробот. Овај втор слој од



Внатрешноста на џамијата „Имарет“ — Општ изглед на раскопаната црква.

хоросан е кладен по погребуењето на покојникот, затоа што тој не само врви од јужната преку источната на северната страна од гробот, туку тој ја сврзуел и надгробната плоча, како што покажуват траговите од неа, а таа можела да биде сврзана за гробот со хоросан само по погребуењето на покојникот. Освен тоа овој гроб имал и надворешен, горни, дел, што почнуел од јужниот дел на црквата, а свршуел со северниот ѕид на гробот. По горниот дел на гробот се гледа дека долниот дел од гробот, што е во земја, бил изграден нарочно на извесно растојание од јужниот ѕид на црквата, за да може горниот дел од гробот да биде поголем и да изгледа, приличи, на скромна гробница. Освен грижливата изработка на долниот дел од гробот. што е одлично запазен,

и делимично запазената ниша на источниот ѕид на гробот, што е сигурно од времето на рестраврирањето на прибавката, ни говори дека тој гроб бил на необичен покојник. За да се направи ниша над еден гроб, веројатно за икона и кандило, при реставрирањето на една црква (нишата е направена на источниот ѕид поради тоа што е заѕидана нишата на јужниот ѕид), значи да се земе под специјално внимание тој гроб. Јасно е зашто и нас не интересира повќе овој гроб, од колку вториот. Прашање е само на кого треба да му се припише овој гроб при дадените околности: на Св. Климента или на некој друг великодостојник?



Олтарниот дел на Климентовата триконха — под покривот.

Од народното предание се знае дека при „Имарет" бил манастирот на Св. Климента, во кој Св. Климент бил погребан. Цитираните зборои од житието говорат, дека во предниот дел на храмот, десно, бил гробот на Св. Климента. По народното предание моштите на Св. Климента, пред Турците да ја преправат црквата во џамија, биле извадени од гробот и пренесени во друга охридска црќва. По житието Климент сам си го изградил гробот „со свои раце" и кога бил погребан, разбира се, материјалот со кој плочата била сврзана за ѕидоите не можел да биде органски поврзан со материјалот од ѕидоите на гробот. Врз основа на житието и народното предание ние треба, значи, да го најдеме празниот Климентов гроб во една црква со „колцест и валчест вид" и тоа во

„пронаосот", десно. По нашето мнение од напред изложеното токмо и тоа се констатира, а имено, дека гробот што го разгледуеме е Климентовиот гроб. Тој се наоѓа во црква со „Колцест и валчест вид", од десна страна на предниот дел на храмот, изграден е едновремено со самиот преден дел на храмот, покојникот бил погребан после некое време од градењето му и подоцна откопан и коските извадени. Според нашето мнение сите овие околности не можат да се земат како случајности. Ако пак го прибавиме кон горното и фактот, дека при раскопките во земјата се најде мазилка со образот на Св. Климента, претставен како патрон на црквата, со над-



Северозападниот агал на прибавката, сега наново затрпан со земја. (Пред вратата на џамијата).

пис покрај него ο αгиοѕ κλимиѕ (сл. 1), тогаш постанує наполно јасно, дека откриената црква е храмот на Климентовиот манастир, а југоисточниот граб во предниот дел на храмот — Климентовиот гроб[1]).

Сведенија за изградуењето на манастирот, освен во житието на Св. Климента (опширното и краткото), во други документи нема. И тие сведенија се толку оскудни што положително не може да се каже која година бил изграден манастирот. На страна 64 од оширното житие стои: „Сето тоа (се однесуе на писаните дела на Климента) тој го остави

[1]) Понатаму ќе видиме што е во сашност, „пронаос" за Климентовата црква.

во својот манастир, што го согради во Охрид дури беше уште жив блажениот Борис пред да ја примил наполно Величката епископија“ („Ταῦτα δὲ κἀν τῷ μοναστηρίῳ αὐτοῦ ἀπέθετο ὃ ἐν 'Αθριδι ἐδείματο ἔτι περιόντος τῷ, βίῳ τοῦ Βορίσου, πρὶν ἢ πάντως τὴν τῆς Βελίτζας ἐπισκοπὴν ἀναδέξασθαι“ Migne, P. G. стр. 126 с. 1229 [1])



Сл. 1. — Реставрираната фреска со образите на св. Климента (како патрон на црквата). Кесарос Дукас и една непозната личност. (Горе е св. Климент, а десно Дукас).

Познато е дека Климент станал епископ во 893 година, а Борис умрел през 907 година. По житието, значи, самото

[1]) Василије Марковић, Православно монаштво и манастири у средњевековној Србији, Сремски Карловци, стр. 5 под забелешка 30.

изградуење на манастирот треба да биде мегу овие две години. Цитираните зборои на житието: „Пред да ја примил наполно Величката епископија“ во нашиот случај заслужаваат особено внимание. На тие зборои обрнале внимание Г. Баласчев[2]) и J. Трифонов[3]). Врз основа на нив изградуењето на Климентовиот манастир, според Трифонов, станало „околу



Сл. 1 а. — Препис на натписот крај образите на двајцата ктитори од кои еден е Кесарос Дукас.

893 година“. а според Баласчев „преди още да приеме напълно Величката епископска катедра“. К. Мијатев во својата книга „Кръглата църква въ Преславъ“ дословно го пишуе следното односно годината за изградуењето на Климентовата црква: „Една отъ тѣзи църкви (се однесуе на Климентовите колцести цркви) била построена въ Климентовия манастиръ още приживе на княза Бориса, т. е. преди 907 година но и преди 893 година, заштото въ житието изрично се казва, че това станало преди Климентъ да приеме напълно Величката епископия (страна 251). Мијатев можел да дојде до ваков заклучок затоа што не обрнал внимание на зборот „наполно“, без кој навистина излегуе, дека Климент го построил манастирот пред 893 година, т. е. како учител. И мнението на Снегаров, дека Климент, што „работелъ и

[2]) Г. Баласчевъ, Климентъ епископъ словенски, София 1898 год. стр. XXXIX.

[3]) Ю. Трифоновъ, Царь Борис — Михаилъ, София, 1927 год.

за украсяването на повѣрената му областъ съ църкви и манастири, въ които той виждалъ огнища за народна просвѣта“, зашто во таа посока би насрчаван од цар Борис, го изградил манастирот како учител, не е согласно со цитираните зборои на житието. На истото гледиште по овоа прашање стоат Новаковиќ[5]), Туницки[6]), Марковиќ[7]) и др. Значи



Сл. 2. — Лево, фрагмент на фреска веројатно од XIV в. (добра изработка на окото); десно фрагмент на фреска, веројатно од XIII — XIV в.

освен Трифонов, што го поставуе изградуењето на Климентовиот манастир „околу 893 година“ и Баласчев, што нејасно го разрешуе овоа прашање, дека од збороите „прели още да приеме напълно Величката епископска катерда“, не може да се определи времето кога бил изграден манастирот, сите научници што пишале по овоа прашање приемат, дека Климент го изградил манастирот како учител. До тој заклучок се дошло дека не се обрнало внимание на зборот „наполно“ без кој, како што консатиравме, навистина излегуе, дека манастирот Климент го изградил како учител, а не како епископ.

Но ние сметаме дека на тој збор треба да се обрне особено внимание. Тој збор ни дава можност не само да

---

4) Ив. Снѣгаровъ, Свети Климентъ Охридски, Т. Ф. Чипевъ, стр. 22.

5) Стојан Новаковић, Први основи словенске књижевности међу Балканским Словенима, Београд, 1893 год., стр. 77.

6) Н. Л. Туницкій, Свети Климентъ, епископъ словенскій, его жизнъ и просветительная дѣятелность, Сергіев Посадъ, 1913, стр. 205.

7) Василије Марковић, Православно монаштво и манастири у средњевековној Србији, Сремски Карловци, 1920, стр. 5.

го определиме поточно времето на изградуењето на манастирот, туку и да викнеме во внатрешното положение на бугарската држава во првите години на Симеоновата влада.

Без оглед на мненија односно седалиштето и границите на Величката епископија, ние ќе го разгледаме само значењето на сврзникот ἤτοι, што ги сврзуе имињата на епископската титула на Климента Δρεμβίτζας и Βελίτζας, за да увидиме, дека со зборот „наполно" освен што се дава нова смисла на целата реченица во која е тој, се оправдава и несогласието на научниците односно значењето на зборите



Сл. 2 а. — Фрагмент на фреска веројатно од XIV в.

Δρεμβίτζας и Βελίτζας, — а оттука произлегуе и нашиот интерес за сврзникот ἤτοι. По Туницки сврзникот ἤτοι се клавал почесто во такви случаи кога епископската катедра била пренесена од едно место на друго и „тога епархијата — а не епархиалниот град имале двојно име: постаро и ново"[1]). Не случајно, по Тунуцки, и во епископската титула на Климента двата називи се соединети со сврзникот ἤτοι;

[1]) Н. Л. Туницкій, — Свети Клементъ, еп. слов., стр. 201.

последниот како и во други слични наименованија обединуел називи на различни области управуени од еден епископ[2]). Како одговор на статијата „Об епископской титуле Климента словенскаго" од Илински, каде е цитиран Туницки, Снегаров го разгледуе подробно значењето на сврзникот ἤτοι и пишуе: „Съюзътъ ἤτοι (или, сиречъ) както показватъ списъцитѣ на епархиитѣ на Охридската архиепископия и др. църкви, означава: I. Или че двѣтѣ названия (антично и ново) означават напълно или едно и също мѣсто; II. или, че едното название е име на епархийски центъръ, а другото на покра-



Сл. 26. — Фрагмент на фреска веројатно од XIV в.

инината, гдето се намира той, и обратно; III. или пък, че с слѣти две епархии, втората отъ които по-рано е била епископия подведомствена на първата (митрополия); IV. или, че може би епархията била известна по името да два свои центъра единиятъ действителенъ, другиятъ бившъ". Снегаров пошто го отфрлуе I, III и IV значење на сврзникот, продолжуе: „Остава да се приеме второто значение, сир. Δρεμβιτζα било име на епархиския центъръ, а Велика име на областьа"[3]).

Дали ќе се приеме мнението на Туницки или на Снегаров е друго прашање, но ако прибавиме и кон едното и кон

[2]) Н. Л. Туницкій, Св. Кл., еп. слов., стр. 201.
[3]) Иванъ Снѣгаровъ, Пакъ за епархиата на Св. Климента Охридски, Македонски прегледъ, год. VIII, кн. I, София 1932.

другото мнение, дека Климент го построил манастирот „пред да ја примил наполно Величката епископија“ излегуе јасно, дека Климент ја примил Величката епископија на две етапи. Ако се прими мнението на Туницки, тогаш втората област Климент ја примил по изградуењето на манастирот, а пак ако се прими мнението на Снегаров, тогаш последниот дел од областа Велика Климент го примил по изградуењето на манастирот. Што зборуе овој факт? Зошто Климент не ја примил одеднаш „наполно“ Величката епископија? Не треба ли и во горниот факт да созираме една внатрешна борба во



Сл. 4. — Источниот дел на вистинската црква: скоро колцестата ниша на јужната конха и дел од олтарната апсида

Бугарија предизвикана од новата политика на Симеона, која политика го имала за цел очевидното славјанизирање на бугарската црква и просвета? Со образуењето на чисто словенска епископија и воведуењето на словенскиот јазик како официален, се удрило по грчкото и гркоманско духовенство, кое било речка на Византија, и многу логично е дека грчкото и гркоманското духовенство, во дадениот момент, реагирало на таа политика и повело борба против неа.

Грчкото духовенство требало, пред се, да се бори против Климента, зашто тој како прв словенски епископ бил позван да ја организира Величката епископија, а пак со неј-

зиното организирање се отфрлуело наполно политичкото и духовно влијание на Византија во рамките на самата епископија. Каков бил односот на грчкото духовенство кон славјанската книга изопшто и Климента како носител на таа книга, како и какво било положението на Македонските Словени през тоа време во црковен однос, се гледа јасно од следните редои. Васил Златарски, по В. А. Погорелов, пишуе, дека кога Черноризец Храбар го пишуел „ Сказанието о Писменех" требело да брза „защото пропагандата противъ славянобългарската книга е езикъ — пропаганда която излиза



Сл. 4 а. — Основа на североисточниот столб, од каде почнува нишата на конхата

преди всичко и главно изъ срѣдата на висшето духовенство въ България, заплашавала да осуети и дори да унищожи националната културно-просветна реформа на Бориса" [1]). Дворник приема, дека Борис го испратил Климента во Кутмичевица, затоа што грчкото духовенство околу Бориса и бугарската (хунорската) партија во Св. Климента гледале свој противник. „Il n'est pas douteux que le haut clergé grec qui vivait dans l'entourage du prince ait vu sans bienveillance l'arrivée de

[1]) В. Златарарски, История на българската държава презъ срѣднитѣ вѣкове часть II, стр. 858.

ce Slave intelligent, disposant d'un moyen sûr pour attirer le peuple: la liturgie et les livres slaves. Sans se montrer hostiles à l'oeuvre d'un homme que le prince lui-même protégeait, ils cherchèrent l'occasion favorable de briser son influence et de l'éloigner de la Bulgarie"[2]).

По Туницки „Есть основаніе думать, что въ западной половинѣ Болгаріи въ это время (кога пристигнал Климент — Д. Коцо) еще не установена была правильная организація церковнаго устройства, такъ какъ переходъ македонскихъ славянъ подъ власть Болгаріи. выражавшійся первоначально



Сл. 45. — Основа на северонсточниот столб.

лишь въ платѣ податей болгарскому князю не влекъ за собою непосредственного перехода духовенства, которое уже тамъ было, подъ власть болгарской іерархіи. Между греческимъ духовенствомъ и Болгаріей изъ — за церковнаго устройства въ Македоніи на первыхъ порахъ велась борьба, о которой свидѣтельствуеть тотъ любопытный фактъ, что нѣкоторыя македонскія епархіи, беспорно входившия въ это время въ болгарскую территорію, продолжаютъ настойчиво вноситься греками въ списки епархіи Константинопольскаго престола[3]).

---

[2]) Dvornik, Lez Slaves, Byzance et Rome au IXe siecle стр. 314.
[3]) Н. Л. Туницкій, Св. Климентъ, епископъ словенски, стр. 184—185.

Според нас, врз основа на напред изложеното положение во Бугарија може со право да се мисли, дека борбата околу горе споменатите епархии има врска со зборот „наполно" од реченицата во која се говори за ѕидањето на Климентовиот манастир. Од таму и нашиот заклучок, дека, по извесна борба, главно по настојавањето на Симеона и Кли-



Сл. 4в. — Северозападниот столб на вистинската црква, фотографиран од исток.

мента, последниот успел да ја прими под своја власт целата Величка епископија. Таа внатрешна борба треба да траела најмалку толку, колку што траело изградуењето на манастирот. Таа борба била сигурно бележита и општо позната зашто Теофилакт го смета „полното" приемање на Величката епи-

скопија од страна на Климента како важен факт и со оглед на него тој го определуе и изградуењето на манастирот. Таа борба се водела од една страна меѓу грчкото и гркоманското духовенство во Бугарија, што ги штитело интересите на Цариград, и Климента и неговите ученици, што се бореле за словенска црква.

Во врска со „наполното“ приемање на Величката епископија може да се даде објаснение и на оноа место од списокот на охридските архиепископи (издаден од Du Cange) каде се говори, дека Климент, бившиот епископ на Тивериопол



Сл. 4. г. — Мозаика на третиот под

(!) или Велика подоцна (ὕστερον). (бил) определен од бугарскиот цар Борис (треба да се разбере кнез Борис или пак цар Симеон — Д. Коцо) — да го надзирава и третиот дел на бугарското царство, т. е. од Солун до Јерихо и Канина односно Таситија[1]), затоа што зборовите „πριν ἢ πάντως и „ὕστερον“ изгледа дека се во врска со две една од друга зависни мисли. По нашето мнение Климент, со наполното приемање на Величката епископија т. е. подоцна (ὕστερον)

[1]) „Κλήμης γενόμενος ἐπίσκοπος Τιβεριουπόλεως ἤτοι Βελίκας ὕστερον δὲ ἐπιτραπεὶς παρὰ Βορίσου Βασιλέος Βουλγάρων ἐφοράν και τό τρίτον μέρος τῆς Βουλγαρικῆς ἤγουν ἀπὸ Θεσσαλονικης ἄχρις Γεριχὼ καί Καννίνων ἤτοι Τασηπιατον“ H. Gelzer, Der Patriarchat von Achrida, Leipzig, 1902 стр. 6; преводот на М. Петрушевски.

постанал надзирател на една трета од бугарската држава. Тоа се оправдава и со фактот дека епархијата Δρεμβἰτζας ἤτοι Βελἰτζας не се сретнуе веќе ни во преспанскиот натпис, ни во хрисовуљите на Василија II ни во други славјански и грчки споменици[2]), од каде произлегуе како најверојатно дека таа епархија, поради новото политичко положение, настанато по смртта на Симеона, престанала да постои како таква.

Од изложеното е јасно дека Климент го изградил манастирот во 893 година или по таа гόдина, но не пред неа,



Сл. 4 д. — Запавени делои од мазилка на надворешниот дел на олтарната апсида

зашто манастирот е сврзан со Климента како епископ, а не како учител. Околноста пак што ја приведуе Туницки, дека на Цариградскиот црковен собор од 861 година било земено решение „да не будетъ позволено никому изъ епископовъ созидать особенный для себя монастырь, къ разоренію своей епископіи" (7 правило на Цариградскиот собар)[3]) не може да се земе под внимание при одредуењето на годината, т. е. времето на изградуењето на Климентовиот манастир, дека делото на Климента било раководено од многу поважни со-

[2]) Н. Л. Туницкій, св. Климентъ, ст. славенски, стр. 194.
[3]) Ib. стр. 205.

ображенија од тие што му диктирале на Цариградскиот црковен собор да го земе горното решение.

Климент го изградил манастирот со помошта на Симеона. Овој факт се подвлекуе од следнето место на краткото Климентово житие: „Тој го имаше така покорен на своите збори Михајла (треба Симеона) наречен цар на Бугарите, да последниот му помагаше да гради цркви и беше готов да ја исполни секоја порачка (Хоматијан)[1]). (И одавде се гледа, дека Климентовите цркви се изградени през царувањето на Симеона). За да може Климентовиот манастир да одговори



Сл. 5. — Лево, цокл, прибавен во првата реставрација. Крај него, во подножјето делови од мозаика.

на задачите што му биле поставени како на културен стожер, нужните средства, пред се, согласно со горните зборои на краткото житие, треба да доваѓале пак од Симеона. Баласчев, избројувајки ги по народното предание имотите на Климентовиот манастир, заклъчуе, дека „без сомнение, по известието на житието, тие биле подарени од Бориса, Симеона и управителите на таа (охридска) област, а може и од покасни владетели“.[2])

[1]) Й. Ивановъ, Български старини изъ Македония, стр. 320; В. Киселковъ, Св. Кл. Охридски, стр. 140.

[2]) Г. Баласчевъ, Климентъ епископъ словенски, стр. XLII.

Климентовиот манастир уште од еснованието бил определен за културен центар на Македонските Словени. Борис, Симеон, Климент, Наум и другите учени современици не работеле без определен план. Климентовиот манастир не е случајно посветен на Св. Пантелејмон. Јасно е, дека постои сознателна духовна врска меѓу Св. Пантелејмон во Охрид и Св. Пантелејмон во Преслав,[3]) не само што двата манастира се изградени през животот на Бориса и Симеона, ами и поради тоа што и двата станале првите културни словенски центри на Балканот. Борбата што постоела во VIII век меѓу



Сл. 6 а. — Цокл крај северната конха под кој има ќумурчиња- знаци да црквата горела.

бугарската и славјанската партија и през времето на Бориса треба сигурно да била доста силна, зошто Борис, за да се ослободи од влијанието на бугарските бољари, требало усилено да го помага славјанизирањето на државата. До колку тој успеал во тоа, е друго прашање, но покрај другите аргументи и фактот, дека најарниот борец за словенското писмо и просвета тој го испратил во „Словенија", страна во која славјанскиот елемент бил доста чист и каде успехот на Климента, поради тој важен факт, се сметал загарантиран, сведочи до која степен била славенофилската политика на Бо-

[3]) Др. В. Сл. Киселковъ, Св. Климентъ Охридски, животъ дейность и жития — 1941, стр. 48.

риса. Коколку пак таа „Словенија“ се сметала како славенска страна може да се суди и од неоспоримиот факт, дека не само Свети Климент, ами и јазикот и книгите му се викале славенски. Туницки, говорејки за спорото асимилирање на Бугарите во славенската маса пишуе: „Наконецъ мы считаемъ чрезвычайно важнымъ въ разсматриваемомъ отношеніи то обстоятельство, что въ литературныхъ памятникахъ Симеонова вѣка и даже ближайшаго къ нему времени славянскія письмена, славянскія книги, славянскій языкъ, славянскіе переводы, славянскіи родъ нигдѣ не называются бол-



Сл. 6а. — Парчиња ќумур извадени од под цоклата. Под цоклата земјата е црна поради многу изгоретини.

гарскими, — что было бы естественно если бы болгары и славяне въ то время уже совсѣмъ потеряли сознаніе своей національной обособленности, и наоборотъ, болгарскій родъ нигдѣ не называются славянскими“.[1])

Во својот манастир Климент најмногу работел. „Мачно му стануело секоќаш кога се навоќал негде далеку од него“. Тој сакал да живее во него и поради убавината негова што „толку ја љубел“ (стр. 66 од опширното житие). Кога си направил според црковните закони завештание „како за своите книги, што ги напишал, така и за другиот свој имот“, тој ги разделил на два дела и ја оставил едната половина на

[1]) Н. Л. Туиицкій, Свети Климентъ епископъ словенски, стр. 161.

епископијата, а другата на манастирот (стр. 72 од опширното житие). Кога Климент решил поради старост и немошт од трудои да се откаже од епископијата и се јавил при Симеона, крај другото му рекол: „Дај ми ги тие малу останати дни да ги поминам во беседа со себе си и Бога! Добро жилиште за тоа ми е манастирот — дозволи ми да си умрам во него..." (стр. 70 од опширното житие). Симеон не му ја исполнил желбата на Климента и тој си останал епископ на Величката епископија до својата смрт. Но му се исполнила другата желба — тој умрел во својот манастир во Охрид.



Сл. 6 б. — Југозападен столб: в) Местото каде е приближена прибавката до вистинската црква.

Се спомена дека манастирот на Св. Климента охридското население го познава под името „Стар Св. Климент"; но и правото негово име „Св. Пантелејмон" не е заборавено. Во науката се приема, дека Климент, не многу по смрта, бил канонизиран. Од XI век, по свидетелството на опширното житие и Асемановиот календар, паметта му се чествуела на 27 јули[2]). Сигурно уште тогаш и манастирот почнал да се вика „Св. Климент,'.

Манастирот на Св. Климента или, поточно, манастирската црква била реставрирана неколку пати. Како свидетелство за тоа ни служат, не само подоите на црквата, но и

[2]) Иванъ Снѣгаровъ, Св. Климентъ Охридски, Т. Ф. Чипевъ, стр. 43.

други аргументи, што ќе бидат разгледани во вториот дел на нашата работа. Кога и по која причина стануело урива-њето и кој ги извршил реставрациите, положителио не може да се каже. Како сигурно може да се земе само тоа, дека до времето на Теофилакта и през неговото владичество црквата не била урната, зашто во противен случај Теофилакт тоа би



Сл. 6 в. — Северната конха: местото каде е при-ближен северниот сид на прибавката до северната конха.

го одбележал во Житието на Климента, како што е одбеле-жано, дека „другата" Климентова црква подоцна станала архиепископска катедра[3]).

Ако судиме по стенописот на делимично запазените две мазилки на ѕидовите од црквата, тогаш за првата реставра-

---

[3]) Теофилакт, Житие на Св. Климента, превод од Ласков, стр. 65.

ција треба да кажиме, дека станала през XII век, а втората през XIII век, затоа што фреските на втората мазилка ги имаат сите белези на стенописот од истиот век. Една паралела меѓу нив и фреските од сегашната црква „Св. Климент", што се од крајот на XIII век, е достаточна за да се потврди нашето мнение. Фреските на првата мазилка, како постари, можат да се датираат од Теофилакта наваму, т. е. од почетокот на XII век та до XIII век, кога биле исписани вторите фрески. При втората реставрација на црквата, како што се гледа од мазилката, подот во „наосот" останал на истата ви-



Сл. 7. — Североисточната база во прибавката, фотографирана од запад.

сочина на која што бил по првата реставрација, а пошто над тој под се навоѓа уште еден — третата реставрација е очевидна. По натписот крај образите на споменатите двајца ктитори (написан на мазилка што е кладена над една мазилка блиска до втората реставрација) кој изгледа говори за обновуењето на црквата, може да се каже дека црквата била обновена през времето на „кесарос Дукас", зашто лево од царскиот образ стои написано πανευτηχεστ το καίζα Δοῦκας (сл. 1а). Тој треба да го изградил, при обновуењето на црквата, третиот под на црквата. Пошто тој под е на слој од хоросан дебел 40 см., црквата, а може и прибавката, била доста време во урнато состојание. Кој е Кесарос Дукас ќе биде јасно

кога ќе се прочита целиот натпис. За сега можеме само како веројатно да претполагаме, дека тој може би е епирскиот деспот Теодор Комнен, зашто образот на кесарос Дукас е на мазилка веројатно од XIII век. Известно е, дека през царувањето на Теодор Комнен Охридската црква се издигнала многу високо. Тогашниот охридски архиепископ Димитар Хоматијан дури го крунисал Теодора за цар. Односите меѓу Теодора Комнена Дука и охридската црква биле изванредно добри и, многу е можно, штедриот деспот кон охридската црква да го возобновил и манастирот на Св. Климента.



Сл. 7а. — Двете западни бази во прибавката, фотографирани од исток.

Некакво обновуење на црквата на Св. Климента станало и през 1379 година[1]), кое се поткрепуе и со делимично запазениот стенопис најден во насипот, (сл. 2, 2а, 2б) но вошто се состоело тоа обновуење, не може да се констатира. Можда тоа треба да е поврже со некое параклисче, како што е случајот со параклисчето на сегашната црква „Св. Климент", подигнато во 1365 година, зашто и овдека се најдоа ѕидовите од две параклисчиња прилепени, едно до јужниот ѕид на предверието, до самиот Климентов гроб, а друго до северниот ѕид на истото, кај вратата.

Со раскопките се констатира, дека стенописот на црквата бил премачкан со вар. Од предното се заклучуе, дека самата

[1]) G. Millet, L'ancien art serbe — les églises, Paris, 1919, p. 32.

црква била преправена во џамија, како што е случајот со Св. Софија во Охрид. Кога е преправена црквата во џамија, не може да се каже. По Киселков „кога Охрид паднал под турска власт, турските колонисти ја заграбиле манастирската земја, а во времето на султан Мухамед I манастирскиот храм го преправиле во џамија наречена „Султан Мохамед џамија".[2])

Охрид паднал под турска власт по смрта на Крал Марко (1395—1396 год.), а Султан Мухамед I управуел од 1414—1421 год.[1]). Значи по Киселков манастирот наполно бил во



Сл. 7б. — Двете западни бази во прибавката, фотографирани од север.

турски раце од 1421 година наваму. Снегаров во книгата „Охридската архиепископия", том II, искажа едно мнение односно времето кога црквата била преправена во џамија, а во книгата „Свети Климент Охридски" — друго. По првото мнение на Снегаров тоа станало през времето на Селим I (1512—1520 год.), зашто „малко преди смъртъта си (въ 1518 или 1519 г.) той заповѣдвалъ да се превърнатъ въ джамии всички каменни християнски храмове, като позволилъ на христянитѣ да строятъ само дървени цѫркви" (стр. 52). По

[2]) В. Сл. Киселковъ, Св. Климентъ Охридски — животъ дейность, и жития, София 1941 год., стр. 41—42.

[1]) В. Ћоровић, Историја Југославије, стр. 217 и 222.

второто мнение на Снегаров Турците во XV век го преправиле манастирот на Св. Климента во џамија и ја нарекле „Султан Мухамед џамиси"[2]). Снегаров, како што ни објасни во еден разговор, мисли на Султан Мухамед II. И двете мненија на Снегаров се поубедливи од колку мнението на Киселков, но ние сме склони да го примиме повеќе првото од колку второто. При една толку строга царска заповед како што била таа на Селим I, издадена од цар што го свалил татко си и ги уништил двата си брата и умртвил седум свои везири, природно е да се не зема под внимание славата на




Сл. 8. — Гробот на св. Климента. а) Плоча од мозаиката на првиот под на прибавката: б) Вториот слој од хоросан, кој бил поставен над првиот и со кој се поврзувала плочата над гробот. в) Првиот слој од хоросан меѓу јужниот ѕид на прибавката и јужниот ѕид на внатрешниот дел на гробот, кој бил до долната ивица на надгробната плоча. Овај слој бил поставен од св. Климента.

манастирот на Св. Климента, ами точно поради неа да биде и тој преправен во џамија и тоа меѓу првите цркви што биле преправени во жамии. Моштите на Св. Климента, како што се спомена, уште пред Турците да го исполнат своето решение, биле пренесени во друга охридска црква. Исто така и другите подвижни вредности биле пренесени во друга црква, што се констатира по иконите од црквата „Св. Софија" што денеска се навоѓаат во црквата „св. Климент".

---

[2]) Иванъ Снѣгаровъ, Св. Климентъ Охридски, Т. Ф. Чипевъ, стр. 34.

Треба да се одбележи, дека во насипот, со кој што беше запретана црквата, не се најде апсолутно ништо друго освен парчиња од стенопис и тоа не поради тоа, како би се помислило на прв поглед, дека христјанското население од Охрид извадило се што се наоѓало во црквата, ами поради погоре констатираниот факт, дека црквата служела како џамија. И кога се урнала, во насипот можело да лежи само тоа што може да го има една џамија: некоја кожа или сеџаде.

Кога е урната црквата, а кога е построена сегашната џамија, е неизвесно. Поставеното прашање само до некаде



Сл. 9. — Југозападниот гроб — јужно од југозападниот базис.

може да се разјасни со подот и облицовката на сегашната џамија. На 10 см. под подот од џамијата почнуе урнатината на ѕидовите од црквата. Облицовката на џамијата почнуе од подот на џамијата на горе. Значи кога се строела џамијата, насипот на црквата претставуел терен кој бил исползуан, без да се расчисти, за изградуењето на џамијата. Јасно е, дека џамијата била изградена доста време по уривањето на црквата, зашто Турците во никој случај не би дозволиле да се запазат ѕидовите на црквата, ако таа беше урната малу пред градењето на џамијата. Пошто стари Охриѓани, што раскажуеле како очевидци за собитијата во Охрид во првата половина на XIX век, воопште не спомињааг ништо за изградуењето на џамијата, а тие сигурно би споменале за тоа како за важно собитие, можеме да кажеме, дека џамијата е по-

строена најдоцна през XVIII век. Самата црква, значи, постоела до XVII век или до првата половина на XVIII век, ако џамијата е построена през втората половина на истиот век. За краткото постоење на црквата како џамија зборуе и кноч-киот слој вар над самите фрески.

Но и ако биле наполно избрисани трагите над земјата од манастирот на Св. Климента, славата на Климента не била намалена. Народното предание од поколение на поколение



Сл. 10 — Парче, веројатно од икона, најдено во Климентовиот гроб (од позлатено сребро, увеличено)

предавало, дека во „Имарет“ бил манастирот на Св. Климента и дека во тој манастир Климент живеел, работел и умрел.

II.

Првите сонди за раскопката го потврдија народното предание, дека под подот на џамијата има урнатини на една црква. Расчистуењето стана на пластои дебели околу 20 см. Освен горниот пласт, што беше главно од обична земја, останатите пластои беа од насипот на урнатите црквени ѕидои. Во насипот покрај многу тули и камења се најдоа и стотини парчиња од разни мазилки. На мазилките има фрески, што не се нито од една епоха нито со еднаква вредност. Овде-онде се најдоа и големи и мали блокои бигор што лежеа крај тули од паднатиот или раздробен свод или арка, што се констатира по положението на самите тули. Кон крајот на расчистуењето на црквата на неколку места се дојде до самата земја. Понатамошната работа продолжи уште доста

време, зашто беше сврзана со побавно расчистуење на останатата земја поради различните подои, што лежеа еден над други и што требеа, поради големото им уништожение, да се расчистуат внимателно, дури со раце. Расчистената црква, како што се гледа од приложениот план (сл. 3*), се состои од два дела: источен и западен. Западниот дел е построен подоцна, како прибавка на источниот. Источниот дел е во сушност самата црква. Средниот дел на самата црква, а нарочно северниот крај, со строењето на џамијата е наполно уништен. Како што се гледа од планот на црквата, североисточ-



Сл. 11. — Клинци, пафта и делови од кандила најдени во Климентовиот гроб

ниот агол од џамијата е изграден над североисточниот дел од црквата. Самата црква т. е. вистинската црква идејно нема никаква врска со западниот дел. Таа е триконха, без предверие, со предапсидно олтарно пространство. Над централниот дел имала сигурно валчеста купола. Долга е 7.85 м., а исто толку и широка. Таа е значи кладена во еден квадрат, и треба да се отфрли претположението на Баласчев, засновано на зборовите од Теофилакта, дека Климентовите цркви биле валчести, од кои зборои Баласчев заклучуе дека „со така наречениот стил ротонда (rotunda) се послужил прв во бугарската земја Климент, кој, може би, го донесол од Панонија или Моравија, зашто на запад и во Солун некои од римските зданија се строеле во валчеста форма-полна ротонда, додека на исток негде тие бивале влагани во четвороаголник".[1]) Исто и претположението на Крсто Мијатев, дека

*) Планот се навоѓа на крајот на книгата.

[1]) Баласчевъ, Бѣлѣшки върху искуството въ българскитѣ земи презъ срѣднитѣ и поновитѣ вѣкове, Минало, 1920 год.

„може дури да се претполага да Климентовите цркви возникнале како подражение на столичната“ нема основание веќе да се подржа.[2]) Во полуколцињата на страничните (бочните) конхи на источниот нивни крај се наоѓа по една речиси, колцеста ниша што излегуе надвор од ѕидоите на конхите (сл. 4, 4а, 4б,). Надворешната форма, како на бочните конхи така и на изградените ниши во нив, е колцеста. Источната конха е тространа. Дебелината е 0.60 м. Подебели се само столбоите на црквата што се високи близу 2 метра и што истовремено претставуат најарно запазени ѕидои на црквата (сл. 4в).



Сл. 12. — Ниша на источнист ѕид на Климентовиот гроб. Таа во сашност е на источниот ѕид на прибавката.

Црквата е соѕидана од кршен камен и тули. Редоите од тули ги одделуат редоите од камења без некоја нарочна прецизност. Камењата се од местен происход. Меѓу нив се навоѓаат и фрагмени од антични зданија, како колони, капители и др. Како материал за врзуење е употребен хоросан, направен од вар и езерски песок, во кој што се навоѓаат и камчиња. Камењата на ѕидоите само однатре се фугирани. Нарочно големи се фугите на двата столба, при входот на црквата. Однадвор на ѕидоите не се забележуат фуги. Како на олтарот така и на јужната конха однадвор се запазени делио од мазилка (сл. 4д). Тие говорат дека црквата и однa-

[2]) К. Миятевъ, Крѫглата църква въ Прѣславъ, стр. 252.

двор била измачкана. Делои од мазилка го одделуат ѕидот на вистинската црква од ѕидот на прибавката. Црквата има еден над други три пода; првоначалниот и два од времето на реставрациите. Првоначалниот под бил изграден по следниот начин: над земјата бил кладен под од хоросан, направен од вар и песок. Над него бил кладен друг слој од хоросан во кој што имало многу тулен прав. Вториот слој служен веројатно како основа за мозаиката. Трагои од мозаиката во расчистениот дел не се најдоа. Пошто поголемиот дел од црквата од третиот под надолу, за да се запази мозаиката на послед-



Сл. 13. — Климентовиот гроб. Во средината заѕиданата ниша на јужниот ѕид.

ниот под (сл. 4г), не е расчистен, може да се претполага, дека таму ќе се најдат трагови од мозаиката на првоначалниот под. Над вториот слој од првиот под лежи кночок слој од земја на урната зграда и над него два слоја од хоросан од првата реставрација на црквата. Првиот слој од двата последни е направен од вар и песок, а вториот содржи многу тулен прав. Над него била мозаиката што делимично е запазена крај самите цокли, прибавени при првата реставрација (сл. 5). Цоклите немаат основи нито пак конструктивна врска со црквата. Разнобојните четвртити и триаголни плочиња од втората мозаика ни даваат можност да си го претставиме донекаде нејзиниот изглед. По страните на четвороаголните плочки биле сложени триаголни плочи

од друга боја. Под цоклите се најдоа многу ќумурчиња (сл. 6, 6а). Врз основа на тие ќумурчиња можеме да констатираме, дека првоначалната црква изгорела. По ѕидоите на црквата се запазени делои од две стенописани мазилки. Судејки по старата од нив, што започнуе од вториот под, можеме да кажиме, дека првоначалната мазилка воопште не е запазена. Црквата има од запад два входа. Главниот е широк 2,98 м., а страничниот 0,85 м. Страничниот е северно од главниот. За една мала црква како нашава, покрај главниот вход, страничниот е необјаснен. На прв поглед ќе се помисли дека



Сл. 13а. — Нишата на јужниот ѕид на Климентовиот гроб.

тој е изграден при една од реставрациите на црквата и тоа со оглед на нејзината прибавка — западниот дел на раскопаната црква. Кога ќе се проучи поарно целата црква, се ида до заклучок, дека и страничниот вход е направен при изградуењето на првоначалната црква. Северозападниот столб на црквата, што почнуе од првоначалниот под, ни служи како доказ за горното. Ако се забележи, дека тој столб, може би, е изграден при реставрирањето на црквата, забелешката ќе се отфрли со фактот, дека како тој столб така и југозападниот се изградени од исти материал, од иста рака и положително едновремено. И бидејќи при југозападниот столб ѕидот на прибавката се одделуе од ѕидот на столбот со над-

ворешната мазилка на последниот (сл. 6б, 6в), јасно е дека столбоите се од првоначелната црква. Со столбот на страничниот вход и реставрираниот ѕид спроти него, може да се даде одговор и на прашањето, дали Св. Климент од основи е подигнал вистинската црква или пак исползуал основи на некоја разрушена црква. Се одбележа, дека прибавката нема врска со вистинската црква. Прибавката е доѕидана до вистинската црква, што се гледа по мазилката на вистинската црква, до која мазилка е прилепен ѕидот на прибавката. Пошто прибавката е ѕидана од Климента, што се потврдуе



Сл. 11. — Парчиња од ќерамиди и тули со иницијали на името Климент.

со неговиот гроб, нејзиниот северен ѕид не можел да биде прилепен до реставрираниот ѕид на северната конха, ако Климент не ја извршил реставрацијата на тој дел од црквата. Кога пак на една црква се реставрира еден ѕид на не цел метар од подот нагоре, тогаш, слободно може да се каже, дека целата црква била реставрирана. Според нашето мнение вистинската црква постоела и пред Климента, но тој ја реставрирал во такви размери да се сметало, дека таа е негова. Вториот под на црквата, според нас, е значи од Климента. Предната констатација се поткрепуе и со фактот, дека вистинската црква има оформен архитектурен тип, а прибавката не.

Третиот под на црквата е на височината од пристроениот цокал. Од него е запазена во средината на црквата убава мозаика од колцести и четвртити разнобојни мермерни плочки сложени во геометриски форми. За потполнуење на слободните места меѓу плочите и добивање поголема декоративност се исползуени купчиња од разнобојни камчиња од мермер и друг камен. Доста плочи и разнобојни камчиња од оваа мозаика се најдоа во долните пластои на насипот. Купчиња од мозаика во насипот се најдоа и на половина метар над третиот под. По тоа се заклучуе, дека во црквата,



Сл. 14. — Парчиња од тули со букви.

од страна на охридските имањари, навистина се правени раскопки. По зборомте на некои од нив, во 1935 година, имањарите дошле до ѕидоите на црквата, а на некои места дури и зо мозаиката. Западниот дел на црквата или „прибавката" има неправилна правоагална форма. Тој се приближуіе до вистинската црква лево од страничниот вход и десно од југозападниот столб. Целиот западен дел, ако мериме од неговиот западен вход до главниот вход на вистинската црква, е долг 14 метра, а широк 7,70 м. Темелот е дебел 1,22 м., а самите ѕидои 1 метар. Ѕидоите се градени од материал од кој што е градена и црквата. Редои од камења и тули се забележуват само од надворешната страна на ѕидоите. Камењата и тулите од двете страни на ѕидоите се фугирани. На северниот ѕид однадвор, над два реда камења и тули, е поставен појас од четири реда тули. Западниот дел или прибавката има три входа: западен, северен и јужен. Северниот вход е широк 1,70 м. Веројатно исто толку бил широк и јужниот

вход, но ѕидот на тоа место е толку разрушен да не може со сигурност да се установи неговата широчина. До северниот вход се открија ѕидои на подоцна соѕидан параклис. Ѕидои на приѕидан параклис се открија исто така и на јужниот ѕид на прибавката, до самиот Климентов гроб.

И прибавката се состои од два дела: западен и источен. Западниот дел е доста помал од источниот. Во источниот



Сл. 15. — Мраморен капител најден во прибавката.

дел се најдоа три бази на колони од втората или третата реставрација на црквата (сл. 7, 7а, 7б). Четвртата база је нема. Нејзиното место е до самиот гроб на Свети Климента. Дали на истите места биле поставени и базите на првоначалниот под на црквата. ако воопште ги имало, не е извесно, затоа што земјата меѓу последниот под и првоначалниот не е расчистена. Прибавката има два пода. И двата имале мозаика. Првиот под бил на височина од вториот под на вистинската

црква, која е еднаква со височината на гробот на Свети Климента, како што се гледа од една запазена плоча од мозаиката до ивицата на самиот гроб. Плочата од мозаиката била покриена со хоросан што ја сврзувал надгробната плоча со ѕидоите на гробот и поради тоа се запазила. Од целата раскопана црква источниот дел на прибавката е најарно запазен. Западниот дел на прибавката, како и вистинската црква, при ѕидањето на џамијата, е, речиси, уништен. Како што се гледа од планот на црквата (сл. 3) ѕидоите на џамијата ги пресекуат ѕидоите на западниот дел на прибав-



Сл. 16. — Блок од камен поставен, веројатно од Турците, во југоисточниот агол на северното параклишче.

ката така да од ѕидиоте е запазен само северниот агол и источниот дел на јужниот ѕид. Како изгледал западниот дел на прибавката, не можеме да кажеме, но се гледа, дека од него се влегувало во источниот дел на два входа, што биле сигурно по средината поделени со ѕид. Входоите се еден до јужниот ѕид на прибавката, што се гледа од запазената на подот мозаика, а други до северниот ѕид, што се потврдуе од фреските на истиот.

При реставрирањето на целата раскопана црква аголот образуван меѓу вистинската црква и прибавката (пред главниот вход на вистинската црква) како и соответниот дел на другиот столб, бил пополнен со градежен материал.

Во источниот дел на прибавката се откриа три гроба: гробот на Свети Климента (сл. 8), споменатиот гроб во југозападниот агол на источниот дел на прибавката (сл. 9) и едноо ѓропче јужно од базисот на северозападната колона. Во Климентовиот гроб се најдоа следните предмети: едно мало позлатено сребрено парче (сл 10), веројатно од икона, орнаментирано со ковани листчиња; делои од три скршени кандила; рѓосани големи клинци од кои на еден е проширен горниот дел; една пафта и ситни парчиња од коски (сл. 11). На стаклените кандила е образувана патина што лесно



Сл. 17. — Елипсовидна мраморна плоча десно од северозападната база

отпаѓа. Местата од каде паднала патината даваат дагини бои. Самиот гроб има форма на ковчег за погребување. Соѕидан е од редои тули поврзани со хоросан. Тулите се фугирани. На подот над слој от хоросан, во два реда, се сложени плочи од глина. На западната страна е изградена мала ниша. Заедно со нишата гробот е долг два метра (дебелината на западниот ѕид на гробот не се смета во таа должина). Најголемата широчина е 0,62 м., а кај нозете 0,53 м. Длабок е 0, 48 м. Горниот дел на гробот е широк 1,04 м. а висок веројатно 0,42 м. Над самиот гроб, при реставрирањето на црквата, на источниот ѕид, е изградена погоре споменатата правоаголна ниша (сл. 12). Мала ниша била поставена и во јужниот ѕид на гробот од која е запазен само долниот дел (сл. 13, 13а). Малтерот околу ѕидоите на гробот е смеса од

вар и плева. Во таа смеса песок не се забележуе. Во вториот гроб на прибавката се најдоа коски од три покојника. Коските од последниот покојник покажуат, дека тој бил положен на плеќи, а коските од двата порано закопани се најдоа поставени лево и десно од главата на последниот. Во гробот се најдоа само неколику 'рѓосани клинци и едно посребрено бакарно копче, веројатно од свештенички алишта. Гробот е долг 2,25 м., широк 0,64 м., а длабок 0,82 м. Изграден е од камења и хоросан. Јужниот и западниот ѕид од источниот дел на прибавката се истовремено и ѕидови на



Сл. 18. — Постарата мазилка од ивицата на столбот на десно — XII в.

гробот. Гробот бил, како што се спомена, покриен со обични камени плочи од кои се најде само една. Покојниците се веројатно игумени на манастирот или други духовници (сл. 9).

Во гропчето јужно од базисот на северозападната колона, под обични плочи, се најдоа коски на двогодишно до тригодишно дете. Тие беа, речиси, сосем изгниени. Во гробот не се најдоа никакви предмети. Надвор од црквата се раскопа уште еден гроб до северниот ѕид на приѕиданото параклисче. Гробот е соѕидан од камења и хоросан и има форма на ковчег за погребуење. Покриен беше со обични плочи. Во него се најдоа коски од двајца покојници. Како што се гледа по коските, правиот бил на 10 до 15-годишна возраст, а вториот старец. Старецот имаше собрани, свиткани кон север нозе — сигурно дека гробот е покус од неговата дол-

жина. Овој гроб сигурно бил ѕидан за првиот покојник. И двајцата покојници се, изгледа, калуѓери од манастирот. Во гробот не се најдоа никакви предмети.

Во насипот со кој што беше запретана црквата се најдоа и такви тули и керамиди на кои има драскотини, орнаменти, различни знаци, та дури и букви, но сите тие се веројатно од реставрирањето на црквата (сл. 14, 14а). Во ста-



Сл. 19. — Постарата мазилка. Делимично запазената фреска сигурно представува еден од воените светци — XII в.

ничниот входи т. е. на местото каде се влегуе од прибавката во вистинската црква се најде едно посребрено бакарно, доста дебело, парче, веројатно долни дел од шандан. До него беше еден скршен ќуп полн со пепел и едно бакарно остро парче

веројатно од истиот шандан. Околу надворешниот гроб се најде една монета и скршени земјани садои украсени со орнаменти во боја. Во северниот параклис на еден метар над подот, до самиот ѕид на џамијата, се најде едно, орнаментирано мермерно блокче, по секоја веројатност капител (сл. 15). Над гробот на Свети Климента, на височина од еден метар, лежеа два блока камења. Ивицата на едниот претставуе корниз. Сличен камен со последниот се најде во југоисточниот агол на северниот параклис (сл 16). Една елипсовидна мраморна плоча, положена близу до последниот под



Сл. 20. — Поглед на страничниот вход за вистинската црква

на прибавката, стои десно од северозападната база (сл. 17). Во насипот на западниот дел на прибавката имаше длабоки прави цилиндрични дупки, сигурно од изгниени греди. Овдеонде и во останатиот дел на прибавката се најдоа слични дупки, само многу помали од тие во западниот дел на прибавката.

Во горните пластои на насипот се најдоа коски, веројатно од турски гробои.

Се спомена, дека првоначалната мазилка во вистинската црква не е запазена. Делои од првоначалната мазилка се забележуат само во прибавката и тоа на зејзиниот северен ѕид кај страничниот вход под последната мазилка. На неа нема

стенопис. Дали целата прибавка била без живопис, не може да се каже. Другите две мазилки се од покасно време. Живописот на нив, и ако е слабо запазен, говори во полза на нашето мнение. Постарата мазилка е запазена на северозападниот столб на вистинската црква од источната ивица на северниот ѕид на столбот до средината на растојанието од ивицата до кривината на ѕидот (сл. 18). Дел од таа постара



Сл. 20 а. — Долни дел на светец во цел раст на југозападниот столб на вистинската црква, веројатно од XIII в.

мазилка е запазен и на реставрираниот дел на северната конха и на средината на југозападниот столб. На мазилката од југозападниот столб стенопис нема. Но на неа има еден мал, со остар предмет, издлабен крст, крај кого, исто со остар предмет, се исписани букви. Буквите се толку уништени да тешко ќе можат да бидат преписани и прочитани.

Споменатата стенопис на вопросната мазилка претставуе два светци. Едниот е на столбот (сл. 18), а другиот на северната конха (сл. 19). Главата и нозете на првиот светец не постоат. Не може да се разбере кого го преставуат, дека и тоа што е запазено е многу уништено. Од вториот светец е запазен само средниот дел на телото. По ризницата околу стомачниот дел и делимично запазениот штит сметаме, дека тој е военен светец.

Стенописот на втората мазилка е веројатно од XIII век. Тој ги носи општите белези на тој век. Тој стенопис го по-



Сл. 21. — Северен ѕид на прибавката: долните делови на четири светци во цел раст — XIII в.

крива целиот северен ѕид на прибавката, дополненијата на столбоите, дел од самите столбои, јужниот ѕид на прибавката и тоа од јужниот вход до западниот ѕид на источниот дел на прибавката и дел од источниот ѕид на прибавката над самиот гроб на Свети Климента. Трагои од оваа мазилка како и од првата се навоѓат и во вистинската црква (сл. 20).

На северниот ѕид од прибавката се запазени долните делои на четири светци и еден светец од раменици надолу (сл. 21). На последниот крстоите на алиштата, самите алишта, како и обработката на китката од раката се така предадени, што наполно личат на соодветните делои на стенописот од сегашната црква „Св. Климент" (сл. 22).

На западната страна од северозападниот столб е претставена Богородица, поставена на маса. Главата ја нема (сл. 23). Десно од Богородица на западната страна од југозападниот столб се забележуат трагои од светец. Веројатно тука бил претставен Христос, што значи како на столбоите во старонагоричанската црква. На северната страна од



Сл. 22. — Северен ѕид на прибавката: фигура на светец во цел раст — XIII в.

северозападниот столб се претставени два светци. На еден од нив му е запазена, речиси, целата глава (сл. 24а). Стилот на таа глава покажуе исто така дека овој стенопис е од XII век. Под образите на светците на сите ѕидои од источниот дел на прибавката, со исклучение на западниот ѕид, што е премазан со друга мазилка, е исписана бордура, која имитира разнобоен мермер. Бордурата на источниот ѕид на прибав-

ката, поради гробот на Свети Климента, е поставена малу повисоко отколку на другите ѕидои. По бурдурата во страничниот вход, и тоа од кривината на ѕидоите та на исток, се гледа, дека како првоначалниот под на вистинската црква, така и подот од двете реставрации, бил понизок за едно стапало од подот на прибавката. Значи при втората реставрација на црквата, кога мислиме да е исписан горе разгле-



Сл. 23. — Богородица на западната страна на северо-западниот столб. веројатно од XIII в.

даниот стенопис, запазена е височината на подот од првата реставрација и само подот на прибавката бил издигнат незначително над првоначалниот под. О пошто во вистинската црква има и трети под, ние ја поврзуеме таа последна реставрација со споменатите ктитори. Вистина е дека на за-

падниот ѕид од источниот дел на прибавката, како и на входоите од западниот дел за источниот, првата мазилка не е од вар, песок и плева, како што е останатата мазилка на прибавката, ами од глина и плева, но ние сепак сметаме, дека таа не може да се поврзи со споменатите ктитори по проста причина, што образите на ктиторите, што биле исписани на северниот ѕид при страничниот вход, се на мазилка поста-



Сл. 21. — Фреска на северната страна на северозападниот столб, веројатно од XIII в.

вена над мазилката од глина и плева. Ние сметаме дека тие ктитори треба да се поврзат со третата реставрација на црквата, кога подот на вистинската црква и подот на прибавката биле подигната на еднаква височина и покриени со еднородна мозаика.

Веројатно тога се живописани и оние убави фрески од кои се најдени само фрагменти и на некои од кои ореолите им се премазани со златна боја (сл. 25).

Се спомена дека вистинската Климентова црква, по својот архитектурен тип е триконха. Но таа не е далеку и од четириконхалните цркви. Последните Стжиговски ги поставуе во ермено-нишестите постројки[1]). Според Мутафчиев



Сл. 24 а. — Фреска на северната страна на северозападниот столб, веровотно од XIII в.

трилисната крстообразна форма, што се навоѓа како на исток така и во гробишните постројки на стариот Рим, го води веројатно својот произлез од манастирската традиција во Египет[2]). Крстообразниот план на гробницата на Гала Пла-

[1]) К. Миятевъ, Кржглата църква въ Прѣславъ, стр. 194.

[2]) П. Мутафчиевъ, Кръстовиднata църква въ с. Клисе-кьой, Известия на Българското археологическо дружество, V, 1, 15.

цидија во Равена (крајот на V век), продолжуе по Стжиговски Мутафчиев, има свој прототип во Палмирската гробница во Мала Азија (од 280 година).

Мнението на учените односно татковината на нишестите постројки е различно. По едни, како Стжиговски, овој тип постројки се појавува за прв пат во Арменија, од каде се префрлуе на запад. Според други, тој е создаден на запад и одтаму поминат на исток. Главната карактеристика како за арменските така и за средоземноморските централни нишести постојки е иста: конструктивно-органическо предназначение



Сл. 25. — Фрагмент на фреска од XIII—XIV в.

на нишите. Куполата и барабанот лежат исклучиво на потпорните ниши. Како суштествена разлика меѓу едните и другите може да се посочи, освен друго, и односот на надворешните форми кон внатрешните. При средоземноморските централни постројки „сообразно со пластичниот дух на римско-елинистичкиот свет", како пишуе Мијатев, според внатрешните пространствени форми е расчленен и надворешниот облик со колцести избочини. При арменските постројки внатрешните пространствени форми не одговараат на надворешните[3]).

Најстарата четириконхална црква во рамките на државата на кнез Бориса е Црвената црква при село Перуштица, Пловдивско (разбира се не сметајќи ги крстилниците во

---

[3]) К. Миятевъ, Кржглата църква въ Прѣславъ, стр. 198.

Стоби и Царичиниот град[4]). Таа е четириконхална еднокуполна постројка опфаната од север и југ со по еден полуколцест ходник и со двоен нартекс на запад[5]). После проучуењето на живописот од срана на А. Грабар, нејзиното изградуење се поставуе најдоцна кон VII век[6]). Според Вера Иванова, исто така врз основа на живописот, црквата датира од началото на VII век[7]). Стжиговски ја смета за чисто армен-



Сл. 26. — Општ изглед на Охрид од каде се гледала од блокот на двете Климентови цркви главно само триконхата.

ска постројка, изградена од ерменски колонисти[8]). Според Мијатев, таа треба да се постави понастрана од арменските четириконхални цркви поради истите далеки стилови и композициони односи што тој ги констатира меѓу Преславската црква и арменските многунишести цркви[9]). Четириконха е и

---

[4]) Јозо Петровић, Крстионица у Стобима, Уметнички преглед, 9, новембар 1940 год., стр. 265—266.

[5]) В. Иванова, Стари църкви и манастири—Тракия, Годишникъ на Народниятъ музей за 1922—1925, София 1926.

[6]) К. Миятевъ, Кржглата църква въ Прѣславъ, стр. 192.

[7]) В. Иванова, Стари църкви и манастири — Тракия.

[8]) В. Ив нова, Стари църкви и манастири — Тракия.

[9]) К. Миятевъ, Кржглата църква въ Прѣславъ, стр. 253—254.

најстарата црква во Вељуса, соѕидана 1080 година, чиј тип често се наоѓа во Арменија, а ретко во Византија[10]).

Нишести цркви подоцна се среќаваат по целиот Балкански полуостров. Во Нин црквата Св. Никола, што Стжиговски ја сравнуе со најстарата камена постројка кај Пољаците — „четириаголникот" — е триконха, која при входом има правоаголен крак на крст, што преку тромпи е засведен со полуцилиндричен свод[1]). Речиси иста основа со црквата во Нин има и црквата во село Затон (десно од патот Беране-Бијело поље). Затонската црква, црквата во некогашниот град Дриваст, кај Скадар, црквата „Св. Мартин" во Придреза и црквата во Билица, по своите основи, двете последни само донекаде, се слични[2]). Според Г. Мије триконхата ја поврзуе грчката школа со старите традиции на христианскиот исток. Таа се раширила истовремено со засведената базилика во Солун (Ески-Сарај, црквата „Св. Спас") и помалите градои и села на Македонија и Епир. Триконхните цркви во село Винени, крај Мала Преспа и Костур Мије смета, дека, без сомнение, припаѓат на византиската епоха. За Костурската мисли, дека е соѕидана не могу подоцна од XI век[3]). Кон нив треба да ги прибавиме триконхите во село Злести, Охридско[4]), црквата „Св. Никола" во Платани, кај Патрас и др.[5]).

Поради многу раширениот тип на триконхалната црква на Балканскиот полуостров, на прв поглед изгледа, дека интересот за Климентовата црква намалуе. Навистина, таа е, како што се спомена, еднокуполна триконха со предапсидно пространство. Но фактот дека страничните конхи во источниот нивни дел се завршуат со мали, речиси, колцести ниши, што излегуат надвор од ѕидоите, на Климентовата црква и придава особена важност. Ние не познаваме на Балканскиот полуостров црква со слично нешто. Црквата во село Затон има навистина исто мали ниши на истите места на северната и јужна конхи, но тие се поставени во самиот ѕид, значи не ги пробиваат ѕидоите како кај Климентовата црква. Кај четириконхата пак во Агараќ (Арменија) четириаголните пространства, во кои се влегуе од северната и јужна конхи,[6]) ни

---

[10]) Ж. Татић, Два остатка византиске архитектуре у Струмичком крају, стр. 88—89, Гласник Скопског Научног Друштва, кн III, 1928

[1]) Стжиговскии, O razvitku starohrvatske umetnosti, Zagreb, MCMXXVII.

[2]) А Дероко — На светим водама Лима, Гласник Скопског Научног Друштва, Скопље, стр. 121.

[3]) G. Millet, L'école grecque, str. 94.

[4]) Непознато ми е дали е публикована.

[5]) G. Millet, L'école grecque dans l'architecture byzantine, Paris 1916.

[6]) Н. М. Токарский, Архитектура древней Армении, Ереван, 1946, стр. 74.

се чини, дека се доста далеку од соответните на Климентовата црква, за да би можеле да се земат за образец на Климентовата црква, и одтаму и како предмет за разгледуење. По нашето мнение Климентовата црква со тие ниши само идејно може да се приближи и до Преславската црква. Како што е познато од книгата на Мијатев, Преславската обла црква е еднакво туѓа како на арменскиот, така и на средоземноморскиот тип централни постројки. Кај Преславската црква нишите немаат исклъучиво конструктивно значење, како што е случај со двата споменати типа. Тежината на куполата од облата црква во Преслав била распоредена на челните арки од нишите и главно на столбоите меѓу нив, а не на самите ниши, како што е случај со армено-римските нишести постројки. Нишата на Преславската обла црква има повеќе декоративен карактер, а конструктивното значење и е второстепено[7]).

При Климентовата црква малите ниши имаат исто така главно декоративен карактер. Но северната и јужна конхи имаат за цел, освен да го оформат внатрешното пространство и да послужат како надворешен декоративен елемент, да ја примаат донекаде и тежината на куполата, која навистина се потпира на четири челни арки, потпрени со четири столба, но се подржуе и од конхите. Исто таква задача имаат и конхите на црквата „Св. Марија“ во Талин, во Арменија, која е од VII век[1]) и која по внатрешните форми на планот, со исклъучение на малите ниши, е иста со Климентовата црква. Талинската црква, исто како и Климентовата, има овална купола. Ние сметаме, дека од предното може да се констатира врска на Климентовата црква со Исток. Соответните пак надворешни форми на внатрешните Климентовата црква ја приближаваат кон средоземноморскиот тип; но тоа е само формално. Фактички таа е далеку од него. Таа е триконха каде архитектот посложно и повнушително го разрешил декоративниот проблем на масата.

Доста многу се подвлече дека вистинската Климентова црква е соѕидана без предверие. Со оваа своја карактеристика таа се приближуе до старите триконхи како например „Св. Марија“ во Талин[2]), „Св. Никола“ во Нин и др. По нашето мнение особено внимание заслужуе и прашањето што е во сушност прибавката. Во житието од Теофилакта на стр. 73 стои дека Климент бил погребан „во истиот манастир во гроб што тој сам со сопствените си раце го приготвил

---

[7]) К. Миятевъ, Кржглата църква, стр. 199.

[1]) М. Васић, Жича и Лазарица, Београд 1928, стр. 101—102:

[2]) Н. М. Токарский, Архитектура древней Армении, Ереван 1946, стр. 74;

τό δεξιόν τοῦ προναου μέρος (Опширното житие на Климента, стр. 73); од десна страна во предниот дел на храмот, според преводот на Ласков. Гробот е навистина во „предниот дел на храмот", но тој преден дел не е προναος, за вистинската црква. Во вистинската црква т. е. во триконхата ниту се најде гроб, ниту има траг од гроб, ниту пак може таму да се смести гроб. Таа е толку мала да не може да се замисли, дека треба да има гроб специално направен од Климента, како што стои во житието. Излишно е да се докажуе дека таа нема и преден дел, т. е. προναος затоа што само просторот меѓу двата западни столба на триконхата би можеме да се нарече донекаде преден дел, но тоа не е προναος. Климентовиот гроб значи не е во самата триконха, ами во една до триконхата доѕидана, прилепена постројка, што ние ја именуваме со прибавка. Во житието на стр. 5 како што споменавме, стои: „Кон него (манастирот) тој (Климент) прибави и друга црква што после стана архиепископска катедра. И така во Охрид имаше три цркви: една соборната и две на Свети Климента што макар многу номали од соборната поради својот колцест и валчест вид се поубави од неа".

Смислата на зборовите „кон него тој прибави и друга црква" (τούτῳ δέ και έτέραν εκκλησίαν προσέθηκεν[3]) за нас е од особена важност. До раскопката тие зборои се разбираа, дека Климент построил во Охрид друга црква, одделена од манастирот. Сега смислата на тие зборои сметаме дека треба да се измени. Глаголот προσ – τίθημι[4]), што значи до нешто поставувам, положувам; прислонувам, прибавувам, примакнуам, прошируам, приближуам, и што е во случајот центар на нашето внимание, по раскопката, им дава на овие зборои нова смисла. Видовме, дека Климентовиот гроб не е во вистинската Климентова црква ами во прибавката кон неа направена од Климента, а во житието спомената како προναος. Таа прибавка има два дела: западен и источен. Во поредба со вистинската црква прибавката е, речиси, за една половина поголема од вистинската црква. Западниот дел на прибавката би можел да се земе за нартекс а источниот за наос на црква, што е приѕидана, прибавена до западниот дел на друга црква. Олтарот на првата црква во сушност би служел како олтар и за двете цркви (случај со двете цркви во Бојана, Софија). Во таков случај втората, прибавената црква би можела да се нарече προναος на првата, нарочито ако е првата без пронаос, како што е случај со вистинската Кли-

---

[3]) Василје Марковић, Православно монаштво и манастири у средње-вековној Србији, Ср. Карловци 1920, забелешка под 31 на стр. 5;

[4]) Х. Мих. Войновъ и . . . , Старогръцко български речникъ, София 1943, стр. 709.

ментова црква. Ние сметаме дека цитираните зборои од житието, после напред изложеното, треба да се разберат вака: „Кон него (манастирот) тој (Климент) прибави, т. е. постави до него, прислони до него, или доѕида друга црква,“ што значи, дека прибавката е втората Климентова црква за која се говори во житието. Но во житието стои и тоа, дека двете Климентови цркви, и ако помали од соборната, поради својот колцест и валчест вид, биле поубави од соборната; а прибавката нема колцест и валчест вид. Според последното би изгледало дека прибавката не може да биде втората Климентова црква. Но ако се земе предвид фактот дека двете Климентови цркви преставуеле една маса, еден блок (такво е местоположението) (сл. 26) за нас не е ништо чудно, ако Теофилакт, правејки ја паралелата меѓу соборната и двете Климентови цркви, ги претставил двете Климентови цркви, т. е. блокот од двете цркви како побележит, поубав, поради валчестиот негов изглед, од соборната. Значи прибавката е втората Климентова црква.

Да резимираме: Со раскопката при џамијата „Имарет“ се откриа двете Климентови цркви. И двете се наоѓаат во манастирот „Св. Пантелејмон“, основан од Климента во 893 или по таа одина. Тие се соѕидани една до друга. Првата Климентова црква е триконха, а втората црква со неправилна правоагална основа. Триконхата е соѕидана на основите на старата разрушена триконхална црква. По свидетелството на Теофилакта „другата Климентова црква“, значи двете Климентови цркви, служеле извесно време како архиепископска катедра. По идењето на Турците во Македонија, црквите биле превртени во џамија наречена „Султан Мохамед“. Кога се срушиле, над нив била подигната нова џамија, која денес е во разрушено состојание.

*Резюме*

## МОНАСТЫРЬ „СВ. ПАНТЕЛЕЙМОНА", ПОСТРОЕННЫЙ КЛИМЕНТОМ, И РАСКОПКИ В „ИМАРЕТ" В ОХРИДЕ

Димче Коцо

Раскопками, произведенными в мечети „Имарет" в Охриде, руководил Димче Коцо. Под полом мечети были открыты остатки церкви монастыря „Святого Пантелеймона" в Охриде, построенного Климентом. На основании жития святого Климента, написанного Феофилактом, народного предания и материала, полученного при раскопках, Димче Коцо приходит к заключению, что гробница в юго-восточном углу „передней" части храма—гробница Климента. По его мнению Климент построил этот монастырь как епископ, а не как учитель, так как в „Житии", написанном Феофилактом, ясно говорится, что Климент построил монастырь прежде, чем „вполне" принял Величскую епархию, — а это значит, что Климент, когда строил монастырь, был епископом (только не всей Величской епархии). Это новое толкование текста „Жития" позволяет, по мнению автора, усвоить, что Климент принял Величскую епархию в два последовательных раза. Подкрепляя свою точку зрения и другими аргументами, автор приходит к заключению, что Климент, после некоторой борьбы с греческим и грекофильски настроенным духовенством, сделался епископом всей Величской епархии.

Открытая церковь состоит из двух неорганически связянных между собой частей, из которых восточная, т. е. триконха, представляет одну церковь св. Климента, построенную на старом фундаменте, а западная часть, т. е. пронаос, — другую, которую Климент достроил, прибавил (προσέθηκεν) к первой, — как говорится в „Обширном житии".

По мнению Д. Коцо раскопками открыты две церкви св. Климента, что значит, что Климент не построил две церкви овальной формы, как до сего времени толковался текст „Обширного жития", но из-за овальной формы триконхи, две церкви св. Климента, взятые как одно целое, Феофилакту казались более красивыми, чем соборная.

Лишнее, потому, искать другую церковь св. Климента в Охриде.

*Résumé*

## LE MONASTÈRE DE ST. PANTHÉLÉIMON FONDÉ PAR ST. CLÉMENT ET LES FOUILLES D' „IMARET" À OCHRIDE

par

Dimče Koco

Les fouilles de la mosquée „Imaret" à Ochride ont été effectuées sous la direction de Dimče Koco. Sous le plancher de la mosquée on a découvert les restes de l'église du monastère St. Panthéléimon de St. Clément d'Ochride. D'après la „Vie de St. Clément" par Théophilacte, la tradition populaire et les matériaux mis à jour par les fouilles, l'auteur en conclut que la tombe de l'angle sud — est „de la première partie du temple" est en fait la tombe de St. Clément. D'après lui, le monastère a

